# Народни умотворби од Пиринска Македонија

Скопје - 1950

# НАРОДНИ УМОТВОРБИ
## ОД
## ПИРИНСКА
## МАКЕДОНИЈА

Редактирале:

*К. Тошев и Р. Угринова*

ДРЖАВНО КНИГОИЗДАТЕЛСТВО
НА НР МАКЕДОНИЈА
СКОПЈЕ — 1950

# ПРЕДГОВОР

Распрснати во разни стари и ретки изданија, нашите народни умотворби долго време останаа непознати за нашата поширока читателска публика. Одвај дури по ослободувањето на нашиот народ од фашизмот, се јавија возможности да се запознае нашата поширока публика со еден мал дел од нашите народни умотворби. Но дури првите изданија од нашите народни умотворби, поради најразлични причини, опфак'аа повек'е творби запишани во западните краишта од нашата земја, народните умотворби од источните македонски краишта останаа скоро непознати за нашата читателска публика. Особено народните умотворби од Пиринска Македонија не најдоа пошироко место во нашите малубројни и тесно замислени изданија на нашите народни умотворби што изникнале во тој дел од нашата земја.

Појдувајк'и од желбата да им се покаже на нашите читатели повек'е видови народни умотворби од тој крај, требаше да се разгледаат сите изданија во кои се печатени народни умотворби од Пиринска Македонија. Се разбира дека некој мал број многу ретки изданија не можеа да бидат исползувани, но најпотполните и најпознатите изданија, почнувајк'и од разлошките песни во „Додатокот" од Вук Ст. Карацик' па до XXXVI број на „Сборникот за народни умотворенија" беа обилно ползувани. Особено тоа важи за „Сборникот" од Стоилов, од кој се земени најмногу, а може и најубави песни.

Поради тоа, во оваа збирка не треба да се бара некаква стегнатост, строго поврзување на материјалот во една идејна целост, каква што понекојпат може да се најде во некои ан-

тологии. Основна врска што ги сврзува овие народни умотворби е само таа што се тие од еден крај на нашата земја. Ако се издаваше само еден вид народни песни (љубовни, обичајни и сл.), тогаш во таква една антологија може да се бара и поголема внатрешна, идејна поврзаност. Но иако таа врска мег'у деловите во оваа збирка ја нема, сепак во одделните видови песни може да се најде извесна поврзаност, иако, во некои делови (особено во лирските песни), одвај може да се зборува за некоја целост, бидејк'и сите видови лирски песни се идејно крајно различни.

Сето тоа и не' натера да ги поделиме овие умотворби на чисто формални делови: на епски, епско-лирски песни, лирски песни и приказни. Во делот епски песни се земени разни песни за феудални јунаци, за познати општобалкански јунаци. Бројот нивни во оваа збирка не можеше да биде голем. Освен тоа што повек'е место не можеше да им се даде од чисто технички причини, поголем дел од нив ни по содржина, ни по форма не претставуваат нешто поособено. Некои од нив се, најчесто, невешто композиционо и метрички составени песни, што секако не изникнале во тој крај, но се донесени по разни начини од други страни. Најдолгата од нив „Дете Малианче" е чудно смешување на епски елементи од разни песни и елементи на народните приказни. Се разбира дека во нив можат да се најдат како одделни песни, така и нивни делови предадени со сочен и образен јазик.

Вториот дел — епско-лирските песни — е најобимен и најинтересен дел од оваа збирка. Во него се влезени песни што зборуваат за големи трагедии на силни личности што се често готови се' да жртвуваат за својата чес за своите животни принципи. Најубави мег'у нив се секако оние елегии, во кои несрек'ната девојка пред смртта се проштава со своите блиски, но и понатака, и по смртта, сака да живее со споменот за нив. По својата длабочина на чувствата, по својата емоционалност, тие, секако влегуваат во најдобрите работи од нашата народна литература.

Во делот лирски песни оппфатени се, со по некоја песна, повек'е видови лирски песни. Централно место во нив им се

дава на љубовните песни во најопштата смисла на зборот, бидејк'и тие мег'у лирските песни претставуваат најсочни и најинтересни песни.

Паг'а в очи дека мег'у песниве нема песни од илинденската епоха. И поред најголемата желба на редакторите да најдат во досега печатените умотворби од Пиринско комитски песни, тие не можеа тоа да го направат. Веројатно некаде по музеите во Бугарија лежат неиздадени комитски песни од Пиринско, без да можеме да се надеваме дека скоро к'е ги читаме. Чудно би било ако ликот на легендарниот Гоце и неустрашивиот Јане не би биле испеани во песните од тој крај.

Треба да се забележи дека и некои песни од оваа група се сосем блиски со епско-лирските песни, та би можеле и таму да влезат. Границата мег'у песните од овој тип и епско-лирските е повек'е искуствена и субјективна.

Делот „Приказни" опфак'а само неколку приказни. Иако тој дел требаше да биде многу поголем, во него влегоа само оние неколку приказни поради тоа што бројот на народните приказни што се печатени досега не е голем, а и оние што ги имаме се слабо раскажани, а некои од нив и слабо забележани.

Пословици и гатанки не внесовме, оти сметавме дека со нив нема нешто особено да се добие.

Во однос на јазикот — иако тоа само по себе се разбира — треба да се потцрта дека внесените творби се препечатуваат во оваа збирка онака како што се издавани во постарите изданија, само со таа разлика што се печатат со нашата азбука. Се водеше сметка да се даде најточно што се може со современата наша азбука она обележување на некои знаци што го имаме во оригиналот. Каде што во нашата азбука немавме знак за некој глас што се слуша во овие краишта, ние се послуживме и со други кирилски знаци (ъ, ь). Само меките **т**, **д** ги обележивме со нашите знаци **к'**, **г'**. Мекото **л**, во разни случаи го обележивме со нашиот знак **љ** или со **лј** кога зад мекото **л** се слуша и мек елемент.

Треба да се забележи дека и разните собирачи на овие народни песни, дури и кога се тие од еден крај — се служат

со различни знаци, особено за бележењето на меките т, к, л, а особено за изговорот на старото јат (ѣ). Во врска со тие нивни бележења нигде не се даваат објасненија за изговорот на соодветниот глас, така што сега читачот останува во недоумица како треба во извесни случаи да се прочита ова или она обележување. Тоа особено важи за народните умотворби од Неврокопско, каде што има често невешти и неправилни обележувања. Затоа во тие случаи се дава во збирката онакво обележување какво што го дал запишувачот, иако тоа често не го предава живиот изговор.

Иако во бележење на изговорот на овој или оној глас има недоследности, дури кај еден и ист забележувач, иако има често и грешки, дури и во граматичките форми на овие народни умотворби, треба да се забележи дека во нив е запазен народниот јазик. Тој јазик е македонскиот народен јазик, односно еден негов дијалект. Тоа е говорниот дијалект на Македонецот од Пиринска Македонија, оној дијалект (или дијалекти), на кој зборува и денеска понеобразованата маса од тој македонски крај. Се разбира дека денеска по градовите на Пиринска Македонија интелигенцијата од тој крај зборува или се мачи да зборува на литературно бугарски јазик. Тој стремеж да се зборува литературно бугарски можете понекојпат да го видите и по пиринските поголеми села или кај малограѓанството и чаршијата. Но тоа е сосем јасно. Дури чудно би било ако беше инаку.

Тргајќи од говорот на интелигенцијата од овој крај и земајќи го него како општонароден говор на Пиринска Македонија, од одговорни места на БКП во последно време се направија заклучоци дека јазикот на населението во Пиринска Македонија бил бугарски јазик. Колку се македонски или колку се бугарски говорите во Пиринска Македонија покажува материјалот што влезе во оваа збирка на народни умотворби. Тој, секако, зборува за македонскиот карактер на говорите во Пиринска Македонија. Што ќе се најдат во тие говори (особено во Неврокопско) црти на родопските бугарски говори, тоа е сосем природно. Перифериските говори секојпат имаат општи црти со блиските говори, макар и од

подруг тип, односно од друга јазична група. Тоа особено важи за јазиците што се на Балканскиот Полуостров, каде што етничките, па со нив и јазичните граници, не се толку јасно фиксирани.

Секако, овде не му е местото да се влегува во лингвистичко разгледување на говорите во Пиринска Македонија. Оваа збирка има сосем друга цел: да ја запознае нашата поширока читателска публика со народните умотворби од Пиринскиот крај на нашата земја. Во таа смисла редакторите на оваа збирка направија се' што може да направат за да го претстават овој наш крај и во тој сектор на нашата национална култура. Се разбира дека можеше оваа збирка да биде и попотполна и попречистена во секој поглед, ако можевме да имаме директен допир со Пиринска Македонија.

*Редакторите*

## МАРКО КРАЛЕВИЧ ИЗБАВУВА ТРИ СИНЏИРА РОБЈЕ

Сама мома црънни очи клела,
не видоа, што по друм мина,
де гледаа, ниско задремаа,
поминаа три илјад Татари,
прокараа три синџира робје:
еден синџир се' млади невести,
друг'и синџир се' млади момчета,
треќи синџир се' млади девоќи.
Невестите жално-милно плачат:
— Мили наши, сами машк'и деца!
Та кој ќе ве обана, успие,
та кој ќе ве повие, развие?!
Девоќите жално-милно плачат:
— Мили наши, наши танќи дари!
Та кој ќе ве развие, увие!?
Момчетата, жално-милно плачат:
— Мили наши, наши танќи пушќи!
Та кој ќе ве измие, истрие!?
Најнапред е Султана невеста
и по неа Калина девоќа,
и по неа Милош добар јунак;
искокнаа на връх планината,
проговори Султана невеста:
— Бог ве убил, три илјад Татари,

позапрете малку да починем,
дете ми е раце отќинало!
Ка дочуа три илјад Татари,
позапреа малу да починат:
Веднаш тресна дете на земјата,
па си бръкна в свилни џебове,
та извади пиле соколенце;
па си бръкна в свилени пазуи,
та извади таа бела книга,
таа бела книга цръно писмо:
Тури книга под крилје на пиле,
на пилето вели и говори:
— Е ти пиле, сиво соколенце,
са да литнеш, далек да одлиташ,
та да идеш у Будима града,
у Будима града в меаната,
там ќе наеш Марко Кралевити,
дека пие това рујно вино,
де го служи Мила меанџика,
та се стави у Маркови скути:
с уста гукни, пиле, с крилја трепни,
та испушти таа бела книга,
испушти ја на Маркови скути!
Па си дојде Марко Кралевити,
та си изби три илјад Татари,
отпушти си три синџира робје.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

## МАРКО СИ ЈА ОСЛОБОДУВА НЕВЕСТАТА

Ојде Марко по гора, по лова,
три дни оди по гора по лова.
Куга дојде од гора од лова,
ега ле му двори попленени
ега ле му порти потрошени,
ега ле му мaќа подгазена,
ега ле му дете убодено;
откарани девет врана кона,
однесени девет азни пари,
попленена г'издава Мариа.
Млади Марко вели и говори:
— Ој ле, мале, ој ле стара мале,
та што ми са двори попленени,
та што ми са порти потрошени,
та што ми је дете убодено,
та камо ми девет врани кони,
та камо ми девет азни пари
и камо ми г'издава Мариа?
А мaќа му вели и говори:
— Ој ле суну, ој ле мили сину!
Тизе ојде по гора по лова,
та дојдоа Турци лагаревци,
поплениа твоите двори,
потрошиа твоите порти,

а менека си ме подгазиа,
машкото ти дете убодоа,
откараа девет врани коње,
однесоа девет азни пари,
откараа г'издава Мариа.
Па се чуди Марко, млади Марко,
ка да чини Марко, што да чини.
Па си јахна Марко добра кона,
та си ојде Марко у деда си,
на деда си вели и говори:
— Ој ле дедо, ој ле стари дедо,
ја пушти ми твои девет сина,
твои сина, мои девет шурје,
малку јардъм да ми чинат,
да стигнеме Турци лагаревци,
да отмеме девет врани кона,
да отмеме девет азни пари,
да им земем г'издава Мариа.
Ка си дочу негов стари деда,
на Марко вели и говори:
— Ој ле, Марко, ој ле мили зету,
не си пуштам мои девет сина,
мои девет сина, твои шурје,
малку јардъм да ти чинат.
А Марко му вели и говори:
— Ој ле дедо, ој ле мили дедо!
Не ле ти је жал за твојата штерка,
за твојата штерка Мариа?
Дедо му вели и говори:
— Ој ле Марко, ој ле мили зету,
жал ми је за г'издава Мариа,
ошт повече за девет сина.
На Марко те връло дожале,
па си јахна таа добра кона,
та припушти низ поле широко:

ни го сънце, догревјаше,
ни го ветер, ветер додувјаше.
Па си стигна Турци лагаревци,
па ги стигна у гора зелена.
Три дни са се били и къцали,
г'издава Мариа стои та гледа,
а Марко и' вели и говори:
—Oј убава г'издава Марио,
ја земи си таа остра сабја,
та махни по Турци или по мене.
Ка дочула г'издава Мариа,
та земала неговата сабја·
Не махнала по Марко млади,
но махнала по Турци лагаревци.
Еднаш махна и размахна,
сите ги је редом поломила.
Па си стана Марко та си ојде
та си ојде за г'издава Мариа,
та си ојде у негови двори.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: в ъ р л о — многу; к ъ ц а л и — се толчеле; п о л о м и л а — истепала

## МАРКО И ГИЌЕ АРНАУТЧЕ

Слуга служи Марко Кралевити,
слуга служи до три софри госќе:
една софра се' са чорбаџии,
друга софра се' са средни љуѓе,
трета софра се' са сиромаси.
Од се' има Марко да ги служи,
да ги служи, Марко да ги гости,
оште нема риба поморкина
да си сложи на чесна тръпеза.
Ојде Марко риба да донесе,
на срешта му Гиќе Латинче.
Проговори Марко, млади Марко:
— Помози бог, незнајна делију!
— Дај бог добро, ама те не познавам!
А Марко му вели и говори:
— Каде ќе идеш, незнајна делију?
Гиќе Латинче вели говори:
— Јазе не сам незнајна делија,
туку сам си Гиќе Латинче.
Далек ле са Марковите двори?
Кренал сам тамо да ида:
Он си има до три софри госќе,
искам да ида, госќе да поула,
искам да ида, Марко да растажа
и да расплача Марковица млада!

К'е и' зема нејно машко дете,
се' ќе му се госќе поулити!
К'е расплача Марковица млада,
ќе растажа Марко Кралевити!
Послуша го, Марко погледа,
па се чуди Марко што да чини!
Не го пушти дома да му иде,
извади си лека буздугана,
та си пресече Гине Латинче.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

**Објаснение:** госќе да поула — да ги изруга; да ги изрезили

## МАРКО И ЈУДА САМОВИЛА

Кренал Марко воз гора зелена,
одејќи му уста погореја,
дооди му коне да прободе,
да му пие црънитe кръвове.
Од жалби му горатa продума:
— Ајде Марко, воз гора зелена,
се' оди на вов деснатa страна,
ќе си видиш дръво највисоко,
на дръвото до девет катанци,
заклучени са до девет реки;
мајни Марко, с лека буздугана,
та си потроши до девет катанци,
та си пушти до девет реки
и се напи и коне напои.
Цвръсто бегај воз гора зелена,
да те не види јуда самовила,
ќе ти земе двете цръни очи
и на коне си' четири нозе.
Бодна Марко воз гора зелена,
се' оди на вов деснатa страна.
Сретнало го дръво највисоко,
на дръвото до девет катанци,
заклучени до девет реки.
Догледа го јуда самовила,
направила Марко ќор топал,

и него направи и коне му.
Марко и' се милно жално моли:
— Јудо, јудо, јудо самовило!
Дај ми, јудо, око половина,
да си вида моја добра кона!
Еле си е жена дъгокоса,
дъгокоса, она је крапоума!
Та даде Марко око половина,
да си види своја добра кона.
Не си виде своја добра кона,
но си зеде леката буздугана,
та зареди јуда самовила
од петите до русата глава.
А ту викна јуда самовила:
— Собери си, Марко, буздугана,
ја ќе ти дам двете цръни очи
и на коне си' четири нозе.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: к р а п о у м а — плиткоумна

## МАРКО КРАЛЕВИЧ И ДЕТЕ ДУКАТИНЧЕ

Проплакала сабја у ножница:
— Ој ле Марко, ој ле Кралевити,
от ка си ме тизека заимал,
ич не си ме ти кръви запоил,
нито си ме месо наранил!
Марко и' вели, вели и говори:
— Ој ле сабјо, стара моја сабјо,
ногу си ме, сабјо, почекала,
оште ме, сабјо, малку почекај
па ќе спаднем у тесни клисури,
тамо мине, сабјо, секво нешто:
тамо ќе те кръви напоити,
тамо ќе те месо наранити.
Сношти се е дете породило,
породило, дете, продумало:
— Ој ле, мајко, ој ле мила мајко,
да тераш поп и кум да ме кръсти!
А мак'а му вели говори:
— Е тизека, Дете Дукатинче,
тука нема, Дете, кој да те кръсти,
тизе имаш вука у Прилепа,
тамо ќиеш, он к'е си те кръсти,
ама постој малку, та почекај,
да ти скова даска од близница,
да ти тура на твоите плешти,

па к'иеш воз тесни клисури,
тамо има секакви делии,
ти ќеш си си младо да пог'инеш.
Почекало Дете Дукатинче,
сковала му даска од близница,
тури ја на неговите плешти,
а ту јахна кона Пелифана,
ќе си иде у Прилепа града.
Па си ојде воз тесни клисури,
насрешта му Марко Кралевити.
Продумало Дете Дукатинче:
— Каде к'иеш незнајно делио?
— А ти каде, оште понезнајно?
А ту извади сабја куваклија,
измахна по Дете Дукатинче,
преби му се сабја на средата.
Пресегна си Дете Дукатинче,
пресегна си по Марко делиа,
та си фана Марко Кралевити,
та го връза за кон за опашка,
па го одведе в Прилепа града.
Од далеко иде и си вика:
— Тука ле си, мој вуќо Марко!
Излезнала Марковица млада,
а ту вели, вели и говори:
— Кој си тера Марко Кралевити?
Дете Дукатинче и' говореше:
— Ја си терам мое вуќа Марко,
да си види каква ѕверка вода!
Продумала Марковица млада:
— Ој ти тебе незнајно делио,
нема твое вуќа Марко тука,
отишел е у гора на лова;
дај го мене, ја ќе го затвора,
к'е го затвора в' дъбок'и зевник.

Одвела го на високи чардак.
А ту вели, вели и говори:
— Седи тука на високи чардак,
ја ќе ида да сретна Маркоте,
ќе му кажа ѕверотиа,
Па ошла е млада Марковица,
ошла е у дъбоки зевници
пременила Марко Кралевити,
па искокнал на високи чардак,
та на Дете вели и говори:
— Е тизе, Дете, од де си, од каде си?
— Ој ти тебе, Марко Кралевити,
јазе сам си од Дуката града,
ја сам се породил, не сам кръстен,
ја сам од твоја сестра Мариа,
тука ида ти да ме кръстиш.
Па си кренах, воз тесни клисури,
па ме сретна една ѕверотиа,
па го връзах, за кон за опашка,
та си го, вук'о, тука доведох.
Марко вели, вели и говори:
— Ја се чуда, кој ќе е тој јунак,
што к'е таа ѕверка да фане,
ега ле бил од наше колено!

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: даска од близница — даска од челик

## МАРКО ГО УБИВА МОМЧИЛ ЈУНАК

Седнал Марко с маќа да вечера
сола, леба и вино цървено.
Ем вечера, ем се усминува.
Догледа го неговата маќа,
та на Марко вели и говори:
— Ој ле Марко, ој ле мили сину?
Дали се смејеш на Божја вечера,
или се смејеш на мојата старост?
А Марко и' вели и говори:
— А ој мале, а ој мила мале,
не се смеја на Божја вечера,
ни се смеја на твојата старост,
допратил је Момчил вреден јунак,
пратил ми је таја бела книга
да си ида бој да се бијеме,
ти си стара, ти ќе ме научиш:
дали, мале, тука да го чекам?
Или, мале, јазе там да ида?
Ја маќа му вели и говори:
— Боле, сину, тизека там иди,
немој сину, он тука да дојде,
да не гледа маќа църни кърви?
Па се Марко под мустак насмихна.
Па си стана Марко, та си крена.

Сретнали се сред поле широко,
па удрија бој да се бијат:
били са се три дни и три ношти,
ни Марко пада, ни Момчил пада.
Проговори Марко Кралевити:
— А ој, кону, а ој мило добро!
Дръш се, кону, та се не страувај,
ега би, кону, ние надвили.
Па надви Марко на Момчил јунак,
па извади лека буздугана,
та убоде Момчил добар јунак.

*Од Горноџумајско*

Објаснение: у с м и н у в а — потсмевнува

## ЖЕНИДБАТА НА МИЛОШ ЈУНАК

Ранил Милош таа добра кона,
ранил го заман до три години,
рана го ранил ситна детелина,
зоб го зобил златена пченица,
вода го поил вино тригодишно;
дојде време кон да се објаа,
па го јахна Милош добар јунак,
та препушти вос тесни сокаци,
та с нозете калдърмјето троши,
та с глава си ќерамиди бори
с душа дихне, ѕиди соровува,
дружина му велат и говорат:
»Е, Милоше, е, добар јуначе!
Алал да је што си го сено ранил,
алал да је што си го зоб зобил,
алал да је што си го вино поил,
што си кона, кона, бре, исчувал!
Повърни се, Милош, на наѕаде,
та поткови таа врана кона:
сребро плочи, позлатени клинци,
та си прати твоја стара маќа
та ја прати, Милош, на углава,
да си оди по сичката землја,
да ти тера лика и прилика,
дури не најде лика и прилика,

тогај тебе, Милош, да углави!«
Ка си дочу Милош добар јунак,
повърна се Милош добар јунак,
потковал је таа врана кона,
поседлал је таа врана кона,
на маќа му вели и говори:
»Ој ле, мале, ој ле, мила мале,
на ти мале, таа добра кона,
та си иди, мале, на углава
та си иди по сичката земја,
да ми тераш лика и прилика,
да ми најдеш на мене прилика,
тогај мене, мале, да углавиш«.
Ка си дочу неговата маќа,
па си зема таа врана кона,
та си ојде мак'а на углава;
та си оди по сичката земја,
па не може лика да му најде,
дури не ојде од онај страна,
од онај страна, в Будима града,
тамо најде лика и прилика.
Ама има върли запорника
запорник је Църна Арапина.
Углави го неговата маќа.
Испраштаа ја момини брак'а,
испрштаа и нарачаа и':
Што ми чини Милош наш'го зета,
са недела до друга недела,
ќе чини таа тешка свадба:
нека кани китени сватове,
се' што може на кон да си јаа,
се' што може дусилит да игра;
за девери најверно деверче.
Па си стана Милошова маќа,
та си ојде на нејните двори:

девет дена през гора одила,
осем дена през поле одила,
не је нашла никаде водица,
салте нашла еден дебок излак,
у излако змиа небесница,
никуј смеје вода да налие,
ќе го погъне таа љута змиа.
На Милоша вели и говори:
Е, Милоше, е, вреден јуначе!
и погрозна сину да си беше,
ама близу, сину, да ти беше!
Та, најдох ти лика и прилика,
ама има върли запорника,
запорник је Църна Арапина;
нарачаа твои девет шурје,
да си каниш китени сватове,
се' што може кона да си јаа,
се' што може дусилит да си игра;
да девериш најверно деверче,
да туриш јако итри кумове,
са недела до друга недела,
да си водиш китени сватове,
да доведеш младата невеста,
да товариш девет коње вино,
десети товар љута ракиа,
девет дена през гора ќе одиш,
осем дена през поле широко,
ниде нема вода да си наеш,
салте има еден дебок излак,
колку дебок толкува е страшен,
в него има змиа небесница,
никуј смеје вода да налие«.
Ка си дочу Милош добар јунак,
наканил је китени сватове,
китени сватове од три града:

Се' што може кона да си јаа,
се' што може џилит да си игра.
Кум је турил Стефан добар јунак,
старек турил младо Димитриче,
девер му се никој не наима,
па си оди Милош добар јунак,
па си оди по сичката земја:
уилен, угрижен Милош добар јунак,
на срешта му Дете Голомеше,
на Милоша вели ем говори:
»Е, Милоше, е, вреден јуначе!
Та што си си уилен, угрижен?«
Ја Милош му вели и говори:
»Е, тизека Дете Голомеше,
јазе сам си далеко углавен,
наканил сам китени сватове,
и сам канил подобри кумове,
девер ми се никуј не наима,
оти има върли запорника,
запорник је църна арапина!«
Проговори Дете Голомеше:
»Е, Милоше, е, вреден јуначе!
Повърни се, Милош, на наѕаде,
та ми дадај твоја добра кона,
и ми дадај твое свилно руо,
и ми дадај твоето оружје,
јазе к' ида китено деверче«.
Ка си дочу Милош, ка си разбра,
повърна се Милош наназаде,
та му даде негово свилно руо;
премени го Милош, нареди го,
и му даде негово оружје,
па станаа та верно кренаа,
од варкости Милош добар јунак,
заборил је вино и ракиа.

Девет дена през гора одиа,
па спаднаа в поле широко:
уста им се за вода залепи,
проговарат китени сватове:
»Е, тизека, Милош добар јунак!
Да не знаеш неде, неде вода
гърло, гърло ни се вцаленило!«
Ја Милош им вели и говори:
»Е, виека китени сватове,
тука има еден дебок излак,
колку је дебок, толкува је страшен:
в него има змиа небесница,
никуј смеје вода да налие«.
Проговарат китени сватове:
»Ајде да идем вода да излием«.
Па ојдоа китени сватове,
прекараа алени ќемерје,
а ту велат, велат ем говорат:
»Кој се жени вода ќе излие«.
Па се върза Милош добар јунак,
па се върза Милош през појасо,
та се пушти в тове дебок излак,
погъна го змиа небесница,
извикнал је Милош добар јунак:
»Е, виека китени сватове,
погъна ме змиа до колена,
та не мога вода да излиа«.
Ка дочуа китени сватове
вързали са си тристата кона,
и вързали Милошовиа кон,
пропаднаа коње до колена,
па не можат Милош да извадат;
потръгнал је Милошовиа кон,
он пропадна до синото седло,

та измакна Милош и змиата.
Ка го виде Стефан добар јунак,
колку беше слободен, толку се исплаши
та извади таа остра сабја,
да пресече змиа небесница,
но пресече алениа ќемер,
та пропадна Милош добар јунак,
погъна го змиа небесница,
змиа небесница до појасо,
а ту викна Милош колку може:
»Е, виека китени сватове!
Вързнете се вие на назаде,
јазе тука душа ќе си предам,
мене је било тука написано
воф излако кости да разнижа,
побите копие, вързете кон«.
Ка дочуа китени сватове,
побиа копие, вързаа кон;
останало китното деверче,
дури него — душа да искокне,
да му земе негов добра кона,
а сватове назад се върнаа.
Коне виска за коњето,
јунак плаче за дружина,
два се гласа зкласуваа,
дури се Богум пребива.
Дочула ги јуда самовила
през три планини надалеко:
девет ора самовили играа,
на десетото она изводеше,
а ту вели, вели и говори:
»Мили моми, мили мои друшки!
запрете малку, да послушаме,
нешто ми се гласи заслушаа,

това је од моего побратим,
од моего побратим Милоша,
он си се је на далек углавил,
по пат оди ниде вода нема,
салте има еден дебок излак,
та са го сватове измамили,
та го је змиа погънала«.
Ка си дочу Јуда самовила,
та си спадна доле в равно поле,
в равно поле код тове дебок излак:
в излак плаче нејниа побратим,
проговори Јуда самовила:
»Е, тизека змиа небеснице,
отпушти ми моја мил побратим!«
Ја змиа и' вели и говори:
»Е, тизека Јудо самовило,
не ти пуштам твоја мил побратим,
от ка бех си јазе тука дошла,
не ми беше такова добро дошло!«
Разљути се Јуда самовила,
та се на Бога, на Бога помоли:
»Дај ми Боже, сите ветришта
да дуат, и јазе да си играм«.
Даде Господ сите ветришта,
разигра се Јуда самовила,
искокна водата од излака,
водата од излак и змиата,
извадила Милош добар јунак.
Ја Милош и' вели и говори:
»Е, тизека, Јудо самовило!
Змиа ми је кости сосипала,
јазе веќе човек не мога да сам«.
Проговори Јуда самовила:
»Е, Милоше, е мил побратиме,
јазе к'ида билје да набера,

та ќу рани, рани да повърза,
бърже ќат ти рани оздравети«.
Па се върна китено деверче,
да си стигне китени сватове,
да ги стигне, назад да ги върне.
Она ојде билје да си бере,
оно се върна сватове да враштa,
па је стигнал китени сватове,
веднаш ги је назаде върнал:
»Върнете се, китени сватове!
Извадихме Милош добар јунак!«
Върнаа се китени сватове,
напиа се студена водица.
Дофтасала Јуда самовила,
билје набрала, та рани върза,
веднаш му са рани оздравели.
Па станаа, та верно кренаа,
та ојдоа на момини двори,
сретнаа ги момини брака,
три дни пиа, пиа и јадоа,
проговори кумо и с тареко:
»Е, виека момините брака!
Изведете младата невеста,
на кум рака, рака да цалива
и сите редом по търпезата!«
Дојде време, вели, да си кренат,
ка дочуа момините брака,
изведоа младата невеста,
да цалива на кумоте рака,
на кумоте, рака на с тареко,
и се' редом по чесна търпеза!
Па станаа, та верно кренаа,
поведоа младата невеста,
куга беа през гора зелена,
на срешта им Църна Арапина,

ка го видоа китни сватове,
побегнаа китните сватове
и с них је млада младожена,
останало китното деверче
и при него младата невеста.
Проговори Църна Арапина:
Е, тизека, Дете Голомеше!
Постој малку таму на белего,
да ти фърла сос острата сабја,
да ти сеча твоја руса глава«.
Позапре се Дете Голомеше,
та му фърли Църна Арапина,
та му фърли сос острата сабја
да му отсече русата глава.
Подаде таа десна зенгиа,
та си ритна таа остра сабја,
та отфърче низ тевно осое,
едно осое гора је поломило.
Проговори Църна Арапина:
»Постој ми оште еднаш Детенце,
да ти фърла сос железен тупуз«.
Ја Детенце вели и говори:
»Е, тизека Църна Арапино!
Еднаш ме је маќа ми раждала,
еднаш ме је кумо кърштавал,
ја, ти постој јазе ќе ти фърла!«
Позапре се Църна Арапина,
та си фърли китното деверче,
он је фърлил со железен тупуз.
Три аршин в уземи го накара,
погубил је Църна Арапина,

бодна таа добра врана кона,
поведе си младата невеста,
та си стигна китени сватове:
си сватове по еднаш удари,
а ту вели, вели и говори:
»Куга идете по млада невеста,
невестата да не оставате!«
Кумо удари три буздугана,
стареко удари два буздугана,
а ту вели, вели и говори:
»Куга водите млада кумица,
на сред пате не ја оставајте«.
Милош удари девет буздугана,
а ту вели, вели и говори:
»Куга се жениш, љубе не оставај
глава давај, љубе си не давај,
не давај го на погајна вера!«
Па одиа през гора зелена,
удариа гласени тапање,
запојаа тија танки гласи,
провикна се Милош добар јунак,
дочула го Јуда самовила,
та си ојде на пат да ги сретне,
та подигна танката прекровка,
а ту вели, вели и говори:
»Е, тизека Милош мил побратим!
Като ќеше младо да загинеш,
баре си нашол лика-прилика!«
Ка си дочу младата невеста,
отклучила шарени сандъци,
извадила свилена кошула,

та дарува Јуда самовила,
а она и' проводиа даде,
до три бесцена камена.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: кон да се објаа — коњот станал за јавање; соровува — урива; углава — свршувачка; углави — сврши; тера — бара; вързли — заворника — силеџија, што запира; дебок — длабок; од варкости — од брзање; заборил — заборавил; вцаленило — исушило; прекровка — превез; проводиа — бакшиш на невестата.

## ЖЕНИДБАТА НА СРБАК ДОБАР ЈУНАК

Шетба шета Сърбак добър јунак,
шетба шета пу сичката земја,
шетба шета слика да си најде,
слика да си најде, слика според негу,
та исшета пу града Уридана;
Там си најде слика според негу,
там си најде Вида Уриданка.
Тија си је слика според негу,
тој на Вида веали, утгувори:
— Ајда, Видо, двама да се земим!
Вида го е силно аресала,
та узела Сърбак добър јунак.
Нишан даде Сърбак добър јунак,
нишан даде три тувара азно,
китка такна ошче три тувара.
Та заведе Сърбак добър јунак,
та заведе Вида Уриданка
ага бега през поле широку,
насрешча им Маркувуту внуче
и то а је јаку аресалу,
та се чуди ка ле да а земе.
Па накани девет иљади воска.
Утведе а Сърбак добър јунак,
утведе а на сърбачки двори.

Качиа се горе в удајата,
легна Сърбак на Видини скути,
сЪзи капат по СЪрбашко лице;
утгувори Сърбак добЪр јунак:
— Ој ле и ти, Виду Уриданку,
та шчо рониш тија дребни сЪзи?
Дали немаш јадене, пијене,
дали немаш пари за броене,
ели немаш руба за носене?
Утгувори Вида Уриданка:
— Ој ле и ти Сърбаче јуначе,
сичку ми је дубро умјарену,
ја погледни на пенџурету,
шчу је поле цЪрну пуцЪрнјалу,
шчу је небу в звјазди утаналу,
ќе идаа девет илјади воска.
Утгувори Сърбак добЪр јунак:
— Ој ле и ти, Виду Уриданку,
ја си слеази долv в коњушница,
избери ми најдубрата коња,
куја коња руса ја избилу,
Слезнала е Вида Уриданка,
слезнала е долу в коњушница;
га му избра најдубрата коња,
куја коња руса ја избилу.
и му избра најдубрата сабја.
Та си јана Сърбак добЪр јунак,
та пусрешна девет илјади воска,
и си узе најосрата сабја
и си узе тешка буздугана,
та пусрешна девет илјади воска,
коњи със нозе илјада истрепа,
коњи със пјана илјада удави;

Сърбак с нозе иљада загуби,
с буздугана иљада истрепа.
Изгуби и Сърбак добър јунак,
устанаа деветина краља,
утгуварат деветина краља:
— Ој ле и ти, Сърбаче јуначе,
није не идем бој да си се бијем,
није идем да ти чеституем.
Сърбин беше јаку сабурлиа,
та заведе деветина краља,
та и води на негови двори.
Ага бјаа на негуви порти,
гувуреа деветина краља:
— Ој ле и ти, Сърбине јуначе,
испадна ти зенг'иа ут коне.
Наведе се Сърбак добър јунак,
наведе се зенг'ија да земе,
та гу пресеакуа през пулувина.
Субраа се деветина краља,
извадија Вида Уриданка,
сеакој вика — мене ке е Вида,
и неа ја млада погубија.

*Од Разлошко*

Објаснение: Уридан — вероватно град Охрид.
Уриданка — Охриѓанка

## ЖЕНИДБАТА НА МЛАДОТО ЦРНОГОРЧЕ

Ој убаво Църгогорче младо!
От ка го је мака углавила,
ич не го је весело видела:
се уилено, се угрижено,
туку глава, глава превързало,
црЪна кръпа до танките вежди,
ни да дума, ни да се насмее.
Ја мака му вели и говори:
— Ој ле сину, Цръногорче младо!
От ка те је мака углавила,
ич не те је весело видела:
сос глава, глава превръзано,
сос цЪрна кръпа до танки вежди!
Дали жалиш три товари вино,
или жалиш четвърти ракиа,
или жалиш еден товар брашно?
Цръногорче вели и говори:
— Ој ле мале, ој ле мила мале!
Та не жала три товари вино,
нито жала четвърти ракиа,
нито жала еден товар брашно,
туку ми је, мале, друга жалба:
И фчера ми, мале, книга дојде
од Милчоте, од моиго деда,

да си кана китени сватове,
од три ми бели градове:
Се' што може кона да си јаа,
се' што може џилит да си игра,
да си идат што је лис на гора;
да не кана два ми сестричника:
какво ја, мале, да не ги кана?
Ете сега заман три години,
отка сам си се јазе углавил,
ка си ранат тиа добри коње:
рана ранат ситна детелина,
зоб ги зобат пребрана пченица,
вино појат, вино тригодишно,
се' за вукова, вукова свадба,
ка ќу ја мале, да не ги кана?
Ја мака му вели и говори:
— Ој ле сину, Цръногорче младо!
И това ле, сину, грижа береш?
Ти си кани китени сватове
од три ми бели градове:
се' што може кона да си јаа,
се' што може џилит да си игра,
сал не кани два ти сестричника;
куга фанеш през нихното село,
ударете гласи на тапање,
запојте си тиа танки гласи,
зафърлајте тиа танки пушки,
ќе те чује твоа милна сестра,
ќе искокнат два ти сестричника,
сестра ти је итра и разумна:
ќе ги прати она и неканени,
и неканени и невикани.
Ка си дочу Църногорче младо,
наканил се', што је лис на гора:
се' што може кона да си јаа,

се' што може цилит да си игра;
не је канил неговата сестра,
и неговите два сестричника.
Па станаа, та верно кренаа.
Куга беа през нихното село,
удариа гласени тапање,
запојаа тиа танки гласи,
зафрълаа тиа танки пушки,
назърнаа до два сестричника,
на маќа им велат и говорат:
— Ој ле, мале, ој ле мила мале,
канил је вуќо китени сватове,
поканил је што је лис на ѓора,
салте не е, мале, нас поканил.
Ја маќа им вели говори:
— Е, виека, мои до два сина,
това си је, бре, върла помамка,
он не је одил у Латинска Земја,
он не знае латински закоње,
ќе го врънат назад без невеста,
ја ќе меса тај вити колаци,
уседлајте тиа врани коње,
наточете това рујно вино
и се бело, бело премените,
та идете с китени сватове.
Месила је тај вити колаци,
уседлали тиа добри коње,
наточили това рујно вино
и се бело, бело пременили.
Па станаа, та верно кренаа,
стигнаа си китени сватове.
Сватове им велат и говорат:
— Назад, назад, два църни цигање,
не газете китени сватове!
До два брата велат и говорат:

— Вино носим, вино да пиеме,
леб си носим ние да си јадеме,
ние не ќем с вас да си одиме,
ама ќе идеме и ние код вас.
Па ојдоа у Латинска Земја:
три дни пиа, пиа и јадоа,
три дни потруј потрувaа,
дојде време да си кренат.
Проговори кумо господино:
— Е, виека момините браќа,
изведете младата невеста,
да цалива на кумоте рака,
и се' редом по чесна тързеза,
дојде време, време да си кренем.
Проговарат момините браќа:
— Е, виека китени сватове,
ние знаеме секакви адеќе:
К'е върземе девет коње на ред,
кој прерипне девет коње на ред,
тој ќе даде младата невеста.
Штото беа китени сватове,
си сватове ниско погледнаа;
штото беше Църногорче младо,
оно оди та си раце кърши,
раце кърши, дробни съзи рони.
Што му беа два му сестричника,
салте они ни се засрамили,
салте они ни се уплашили,
они гледаа горе уф небеса,
на вуќа си велат и говорат:
— Не бој се, вуко Църногорче,
ние ќе прерипим девет коње.
Станал си је помалечок брата,
та прерипи девет коње на ред.

Проговорат китени сватове:
— Е, виека, момините брака,
изведете младата невеста,
да цалива на кумоте рака
и се' редом по чесна търпеза,
дојде време да си кренеме.
Проговорат момините брака:
— Е, виека, китени сватове,
ние знаеме оште закоње:
ќе струпаме девет коли тръње,
кој прерипи девет коли тръње,
тој ќе даде младата невеста.
Си сватове ниско погледнаа,
уплашиа се, засрамиа се.
Што беше Църногорче младо,
сЪзи рони и си раце кърши;
што беа два сестричника,
нито са се они засрамили,
нито са се они уплашили,
нито са си ниско погледнали,
гледаа горе у небесата,
на вука си велат и говорат:
—Ој ле, вуко, ој ле мили вуко,
не бој си се, Цръногорче младо,
ние ќе си прерипиме тръњето.
Па си стана постар брата,
истръча се, та прерипи,
та прерипи девет коли тръње.
Проговори кумо господино:
— Ајде сега момините брака,
изведете младата невеста,
на кумоте рака да цалива,
и се' редом по чесна тръпеза,
стига пихме, пихме и јадохме,
стига потруј потрувахме.

Ја момините брака му велат:
— Е, тизека, куме господине!
Ние си имаме и друг адет:
К'е изведем до две моми едно,
и двете моми едно убави,
кој си познае углавеница,
тогај ќе дадем млада невеста.
Ка дочуа китени сватове,
сите ниском ниском погледнаа.
— Ајде, ајде, китени сватове,
уседлајте тиа врани коње,
па станете, та верно кренете,
и тизека Църногорче младо,
салте ние, ние ќе останем.
Ка си дочуа китени сватове,
уседлаа тиа врани коње,
и соз них је Цръногорче младо.
Останали са два сестричника.
Постар сестричник вели, говори:
— Е, виека момините браќа,
изведете до две малки моми,
али јазе мога да ги познаја.
Изведоха до две малки моми,
па си бъркна у свилни пазуи,
та извади тове ситен бисер,
бисер посипа по земјата,
па извади таа остра сабја,
ату вели, вели и говори:
— Која ми је пърстено земала,
да се наведе, бисер да збере,
ако не ќе бисер да собере,
ке и' отсеча нејна руса глава!
Уплаши се младата невеста,
навела се бисер да собира,

пресегна се постар сестричник,
та си фана до две малки моми,
та ги фърли зад него на коне,
та припушти низ поле широко.
Ни го ветер, ветер додувјаше,
ни го сънце, сънце догревјаше,
ни го роса, роса доросува,
та си стигна китени сватове,
а ту вели, вели и говори:
— Чекај, вуќо, Цръногорче младо,
ја ти познах твое първно љубне,
една ќе мене, другата тебе.
Па станаа, та верно кренаа,
та си ојдоа сватове дома,
одведоа две млади невести,
ожени се и постар му сестричник:
с вуќа му едни сватове викали,
с вуќа му едни кумове викали.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: три дни п о т р у ј  п о т р у в а а — три дни јадеа и пиеја; у г л а в е н и ц а — свршеница

## СИНОВИТЕ НА БУДИМСКАТА КРАЛИЦА И СУЛТАН МУРАТ

Сон сонила будимска кралица
в сабота вечер спроти недела;
и станува рано у недела,
и на чести крало сон кажува:
— Еј ти, крало, крало, чести крало!
Како си сон таа вечер соних:
загина ми јасното сънчице,
јасното сънчице од планина,
па огреа јасна месечина,
попадаа ѕвезди од небото,
зароси си ситна жешка роса,
побегна си ѕвезда вечерница
покрај море в Сръбинската Земја,
бежом бега соз две малк'и ѕвезди.
— Чуј мене, Будимска кралице!
Тове сон на лошо ќе излегне:
што је загинало јасно сънце,
днеска јазека млад ќе загина;
што је огрејала јасна месечина,
ќе си дојде цар султан Мурат;
што са паднали ѕвезди од небото,
ќе си измрат наши сиромаси;
што је завръняла жешка роса,
ќе потечат съзи сиромашки;

што је бегала ѕвезда вечерница,
ти ќе бегаш у Сръбинска Земја.
Сега си је ден света недела,
јазека к' ида у нова цръква,
у нова цръква, Бога да мола,
беќи некој грех ми се опрости.
Куга си дојде цар Султан Мурат,
поклони му софра позлатена,
и на софра до три љути змии,
на главите им бесцени камење;
поклони му дванаесе кључа,
од нашите дванаесе града,
сал да му се молба молиш,
да не ти губи две машки деца.
Ојде си чести крало в цръквата,
куга се цръквата опуштила,
ега ле Будим турска воска пъна;
кона до кона, човек до човек,
а муздраци като честа гора,
барјаци като бели облаци.
Оште царо од цръква ка излегна,
загубиа го на цръквински трем.
За него мреа ногу сиромаси,
потекоа съзи сиромашки.
Тогај ојде будимска кралица,
тогај ојде кон царски чадъре:
поклони на царо златна софра,
на софрата до три љути змии,
на главите им бесцени камење
и му даде дванаесе кључа,
од нихните дванаесе града,
а ту му вели и говори:
— Ој ти тебе, цару Султан Мурат!
Да ми не губиш две машки деца,
ни да г'и губиш, ни да г'и турчиш.

Султан Мурат вели и говори:
— Ој ти тебе, Будимска кралице,
да г'и не губа, да не г'и турча,
они са си кралево колено,
куга да је мака к'е ме мачат.
Едвај чека будимска кралица
од пустие чадър да излегне,
земала је до две машки деца,
бежом бега покрај Слано Море,
ојде си у Сръбинската Земја,
тамо даде деца да се учат,
да се учат бела книга, цръно писмо.
Научиа се деца бела книга,
бела книга, това цръно писмо;
станаа деца умни и разумни,
дојдоа код царо Султан Мурат,
дојдоа оџи и ефендии.
Оџи и ефендии му велат:
— Ој ти тебе, цару Султан Мурат,
като си зел кралева столнина,
каму ти кралевите две деца?
Цар Султан Мурат им говореше:
— Дури јазека да си се сета,
бегаа у Сръбинската Земја.
Оџи и ефендии му велат:
Ој ти тебе, цару Султан Мурат,
могу си се, пусто, било збръкал,
што не си погубил машки деца.
Пратил царо по всичката земја,
да си терат до две машки деца.
Тогај деца најдоа баштина,
баштината царска бела книга,
прегледаа ја доде им книга,
доде им је книгата кажува.

Собраа педесе илјади воска,
поискаа нихна татковина.
Царо не им ја даде сос добром,
битка се отвори между цар и деца,
та се биа са година време.
Паднали од детинската воска,
од детинската воска илјадо,
од царската воска сто илјади.
Даде им царо нихна татковина,
поискаа деца стара дедовина,
и се биа оште три години,
та исклаа царската воска.
Викна цар Султан Мурат да плаче:
— Бог да бие кој остави деца,
кој остави деца етимчета:
етимски мал ниде се не губи!
Седнаа деца на татковината,
на татковината, столнината.
Од деца песна је останала
да се слави, да се прикажува.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

## ЉУТИЦА БОГДАН И ЈОВАН АВРАТИН

Фала Богу за чудо гулемо?
Роди маќа две деца близнета;
едно момче, другото девојче.
Викнала је двамина кумове,
да и' кръстат две деца близнета.
Кръстија и две деца близнета:
на машкото име му турија,
турија му Лутица Богдан,
на женското — убава Марија.
Па раснаа деца, пораснаа,
прочула се мома с убавина
а прочул се Богдан с јунаство.
Па си јана Богдан врана кона,
та си ојде по гора, по лова.
Дочул го је Јован Авратино,
та си ојде Богдану дворове,
не најде си Лутица Богдана,
туку најде Богданова маќа,
та повика Јован, та почука:
— Тука ле си Лутица Богдане,
тука ле си, стани ми отвори?
Проговори Богданова маќа:
— Тука нема Лутица Богдана,
ојде Богдан по гора, по лова,

ногу пати Богдан поодеше,
но си бърже Богдан доодеше,
саа ојде, нема го да дојде,
саа го нема заман три недели,
бек'и Богдан нејде и загина.
Проговори Јован Авратино:
— А камо ти убава Марија?
— Е Марија на високи чардак,
нарачил је Лутица Богдан,
нарачил је на негова сестра,
од чардако на двор да не спадне.
Бодна Јован таја врана кона,
та растроши порти шимширови,
та си влезна на високи чардак,
та си зема убава Марија,
нејна маќа за дireци върза.
Викнала је Богданова маќа,
викнала је, Боже, колку може:
— Де си да си, Лутице Богдане,
де си да си, саа тука да си?
Поплени ја убава Марија,
поплени ја Јован Авратино!
Богдан беше три саати далек,
па је дочул мајчини гласове,
ка ги дочул веднага ги позна,
та препушти низ поле широко,
на срешта му Јован Авратино,
дека кара убава Марија.
Ни је стојал, ни је чекал Богдан,
извади си леката боздуга,
та убоде Јован Авратино,
па си зема убава Марија.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

## ДЕТЕ МАЛИАНЧЕ

Фала богу за чудо гулемо!
Дали гърми, иљ се земја тресе,
или од високо вода тече,
или стадо за јагненца блее,
или овчар с меден кавал свири,
или змија у грамада свири,
или моми жални песни појат,
ил ока од Солун Болен Дојчин,
или мрамор под бел камен дума,
ил маќа за милна сина плаче,
или јунак за дружина вика,
или самовили оро играт?
Нито гърми, ни се земја тресе,
нито вода од високо тече,
нито стадо за јагненца блее,
нито овчар с меден кавал свири,
нито моми жални песни појат,
нито ока од Солун Болен Дојчин,
нито мрамор под бел камен дума,
нито јунак за дружина вика,
нито самовили оро играт,
туку се је дете породило,
породило дете пред вечера,
повечера дете продумало,
продумало, богме, помамило:

»Мусу, мусу, конче тригодишно,
конче тригодишно белолико,
сос грива и плочи позлатени,
ја клинци од претопено сребро
и чудно везано сърма седло:
колку са си ѕвезди на небото,
толку са шарми на сърма седло!
Ој ле, мале, ој ле мила мале,
ој ќе мене, мале, да покърсти,
като сам си чудновато дете?!
Ја маќа му вели и' говори:
Ој ле сину, Дете Малианче!
Тебе нема кој да те покърсти:
тизе имаш еден вуќа Марко,
он тебе, тебе, ќе те покърсти:
ја Детенце и' вели говори:
— Ој ле, мале, ој ле, мила мале,
дека седи мое вуќа Марко,
да ида јазе тамо да ме кърсти?
Ја маќа му вели и говори:
— Е, тизека, Дете Малианче,
он си седи у Дуката града,
негови порти са јако лични:
ѕидосани, бело измажени,
покрифо им је од чисто олово,
вратниците са џам огледало:
од далек, синку, да се белеат,
од близу, синку, да се лелеат,
врати му са од јако железо:
кърстосани, синку, миросани,
на врати тиа жъти дукати,
право тегли на негови двори,
оддалек припусти таа кона,
оддалеко викни, та си запој:

Ој ле, Марко, ој ле мили вуќо!
Дека да си, сега дома да си,
излезни, вуќо, да си постретнеш,
да постретнеш твое сестричниче,
да постретниш, вуќо, да ме кърстиш!
Ка си дочу Дете Малианче,
уседла си таа добра кона.
— Е, тизека, Дете Малианче,
почекај малку, синку, да ти скова,
да ти скова даска од близница,
по пат има секва г'аволиа,
ќе те сретне, та ќе те погуби!
Ка си дочу Дете Малианче,
постоја си малку, почека си,
па му скова даска од близница.
Па си стана Дете, та си крена,
та припушти воз равно поле,
дојде Дете у Струема града,
Струемка девојка двори мете,
двори мете, љуто Рајко къне:
Да би Бог даде, Рајко војвода,
од тебека гробнина да нема,
костите, бре, да ти се разнижат,
по постела, Рајко, да покапат!
Од ка је у тебе војвоцтво,
Турци низ дворове прошетаа,
стари старци песок прозобаа,
шетаеќи турцките атове!
Куга беше Марко на Струема,
чисто бехме хлебец најадени,
чисто бехме дреи наносени,
чисто царство тогај царувахме.
Постоја Дете, малку послуша,
а ту бодна таа добра кона.

Флезнало је у гора зелена,
си дървје нискум се поклониа,
пилци жална песна запојаа:
— Ој ле, горо, ој ле, честа горо,
свали си вишиње до земјата,
да си помине бенди јунака,
бенди јунака на сичка земја,
сос негова таа добра кона.
Постоја Дете, малку послуша,
а ту спадна па у равно поле,
в полето сретна три стари жени,
од далек им добро-итро рече,
ја стари жени му велат-говорат:
»Дал ти бог добро, малку Детенце,
ние не сме си три стари жени,
туку сме си твои наречници.«
Спаднало је Дете Малианче,
спаднало од таа добра кона:
Първа наречница му кон фана,
втора го од добра кона свали,
трета му ќилим постла на земјата.
Първа наречница говореше:
Ој Детенце, Дете Малианче,
к'е раснеш, Детенце, к'е пораснеш,
ќе станеш, Детенце, бенди јунак,
бенди јунак по сичката земја,
ем бедни јунак, ем ногу личен!
Втора наречница говореше:
Ој Детенце, Дете Малианче,
скоро, Детенце, ќе се ожениш,
невеста од свадба ќе си земеш,
ќе ја земеш с твое јунацтво!
Трета наречница говореше:
Ој, Детенце, Дете Малианче,

ќе живиш, Детенце, сто години,
па ќе си умреш од љута змиа,
ќе те къцне мег'у двете очи.
Па си стана Дете Малианче,
та си си крена воз поле широко.
Одило је, што си је одило,
настред полето гласи зачуло,—
пишти Детелинова дружина:
— Бре варај, Боже, Боже, до Бага!
Ка си нема, боже, бенди јунак,
да си отме Детелин војвода,
од золума Църна Арапина.
Спаднало је Дете Малианче,
спаднало је од негова кона,
та си отме Детелин војвода,
од золума Църна Арапина,
ем утепа Църна Арапина.
Дружина му велат и говорат:
Бре благатко, Дете Малианче,
с твојата гулема јуначтина,
што утепа Църна Арапина,
од него не можехме друмове,
друмове ем патишта да минем.
Па си стана Дете Малианче,
па си јана таа добра кона,
та си припушти воз поле широко:
ни го ветер, ветер задувјаше,
ни го сънце, сънце догревјаше,
ни го роса, роса доросува.

Проплакала Марковата сабја,
проплакала сабја у ножница:
»Ој ле, Марко, ој ле, млади Марко,
от ка си ме, Марко, тизе земал,
ич не си мене месо наранил,

ни си ме, Марко, кърви напоил«.
Ја Марко и' вели и говори:
»Е, тизека, сабјо коваклијо!
К'е спаднеме доле в равно поле,
тамо минат дења ќиракии,
а ноштеска върли ќесакии,
тамо ќу те месо нараните,
тамо ќу те кърви напоити«.
Па си спадна доле в равно поле,
насрешта му Дете Малианче,
извадил је Марко, млади Марко,
извадил је таа остра сабја,
та махна по Дете Малианче,
да пресече Дете Малианче:
еднаш махна, сабја му се строши,
пресегна се Дете Малианче,
та си фана Марко, млади Марко,
та го върза на кон за опашка,
та припушти воз поле широко:
ни го ветер, ветер додувјаше,
ни го сънце, сънце догревјаше,
ни го роса, роса доросува,
дури не ојде в Дуката града.
И запоја с тија танќи гласи:
»Ој ле, Марко, ој ле мили вуќо!
дека да си, сега дома да си,
излегни, вуќо, да си посретнеш,
да посретнеш твоје сестричниче,
да посретнеш, вуќо да ме кърстиш"
Право тегли у негови двори,
почука си Дете, повика си:
Тука ле си си, мој вуќо Марко,
ја наѕърни вонка на дворове,
да видиш ква г'аволиа фанах:

снага му је дъга девет аршина,
нозе му са като потеглица,
рацете му са като јазика,
забите му са като дикелје,
очите му са като кладенци,
устата му је като кошара,
носо му је като буцки цифун!
Искокнала млада Марковица,
и се чудом чудна зачудила;
на Детенце вели и говори:
Ој Детенце, Дете Малианче,
нема тука твое вука Марко,
он си спие на висока кула,
на висока кула куршумлиа,
да си гледа редом касабата,
да не поминат деликанлии,
да му потплашат негова раја,
негова раја в Дуката града.
Ја дадај ми твоја добра кона,
да г' воведа в дъбоки јаѣре,
да му тура това ситно сено,
па ќе искокнем на висока кула,
на висока кула код вука ти,
ја ќе затвора силна г'аволиа!
Ка си дочу Дете Малианче,
опадна си од таа добра кона,
воведе го млада Марковица,
воведе го в дъбоки јаъре,
тури му ситно сено да руча,
па одвърза Марко, млади Марко,
од кона, Марко, од опашката,
па го бело, бело препремени,
па го изведе на висока кула,
код това Детенце Малианче,

да го Дете, Дете не познае.
Ја Детенце вели и говори:
— Ој ле, вуќо, ој ле, мили вуќо!
Мама ме је тука допратила,
мене тизе, тизе да покрѫстиш,
арно име, вуќо да избереш,
арно име, боле Малианче,
да си викаш попове-даскалје,
да ме мене, мене покѫрстат.
Ка си дочу неговиа вуќа,
па си вика попове-даскалје
та кѫрстиа Дете Малианче,
кѫрстиа го Дете Малианче,
и му даде Дора Малена,
Дора Малена с девет колана
да си оди Марко, млади Марко,
каде одат, заедно да одат,
ем да одат, ем да си помагат.
Прочул се је Филип Маџарино,
прочул се је од Будима града,
штерка жени, штерка Магделена;
поканил је сите добри госје,
од Букуреш Беџелеј Дубеџе,
од Силистриа Љутица Богдан,
од Покровник Дете Малианче,
од Тѫрново бугарсќи цар Шишман,
од Видима Г'оргиа Страшимир,
од Крајова Крајковсќи војвода,
од Крупник Јованчо добар јунак,
од Куршумлиа јунак Југ Богдан,
сос него девет сина Југови,
од К'уприа Дете Голомеше,
од Ниш левен Стојан војвода,
од Алексинец Саваќин Тодор,

од Јагудин Секула Детенце,
од Крушица сърпцки цар Лазар,
од Шумадиа сърпцки крал Стефан,
од Смендерево Г'уро Смендеревец,
од Варадин Петре Варадинче,
од Сталатин Сталатин Тодор,
од Белиград Петре и Орло,
од Арбанашка земја Г'ино Арбанашче,
од Велес Маренко војвода,
од Доленци Толе војвода,
од Пелистер Момчил војвода,
од Солум града Болен Дојчин,
од Самоков Леко Капитанче,
од Умлена К'итан војвода,
од Тетово Аврам Гостољубец,
од Радомир Сираче Јованчо,
од Малешево Пелифан Печин,
од К'остендил Костадин војвода,
од Кратово младо Кратовчанче,
од Качана стари ајдут Новак,
од Виница Груица Војвода,
од Неврокоп Милош добар јунак,
од Лег'ена града лег'енцки крал,
од Косово Јанкула војвода,
од Едрене Бано Миаилче,
од Нови-пазар Ињо војвода,
од Ново Бърдо Рајко војвода,
од Стамбол града цар Костадин,
сос сестра си царица Елена,
и се' што може на кон да јаа,
на кон да јаа, џелит да игра,
џелит да игра, камен да върла,
ќе си избира бенди јунака:
што може рујно вино да пие,

што може тешок џелит да игра,
џелит да игра, камен да върла;
не је канил Марко, млади Марко,
не је канил Дете Малианче.
Љуто се наљути млади Марко,
а ту вели, вели ем говори:
— Малианче, мое сестриниче,
поканил је Филип Маџарино,
поканил је сите добри госје,
ќе си жени штерка Магделена,
ќе си избира бенди јунака:
што може рујно вино да пие,
што може тешок џилит да игра,
џелит да игра, камен да фърла,
салте не је, Дете, нас поканил,
оти не је туку нас поканил,
ногу ми је атър останало!
Ја Малианче вели говори:
— Ој ле, вуќо, ој ле, мили вуќо!
И това ле, вуќо, грижа береш?
Уседлај си кона Пелифана,
и ја ќе уседлам Дора Малена,
Дора Малена с девет колана,
ние ќе идем и неканени,
и неканени и невикани.
Ка си дочу Марко, млади Марко,
уседла си кона Пелифана,
уседла си и Дора Малена,
па станаа, та верно кренаа,
ојдоа у Филип Маџарино.
Искокнал је Филип Маџарино,
та посретна Марко, млади Марко,
и посретна Дете Малианче,
прифана им тиа добри коње,

воведе г'и в дъбоќи јаЪре,
а ту вели, вели и говори:
— Е, тизека, штерко Магделено!
флезни си у дъбоќи зевници,
та отвори шарени сандъци,
та извади безцени камење,
та г'и врзи на белото гЪрло,
да не служаваш т'ва рујно вино.
Ка је чула штерка Магделена,
па си слегна в дъбоќи зевници,
отключила шарени сандъци,
та си зема безцени камење,
па г'и врза на белото гЪрло;
зема рујно вино да служава:
дека стои, като јасно сънце,
като јасно сънце-борна свети.
Проговори Марко — Млади Марко.
— Е, тизека, Маџарине,
поканил си сите добри госје,
поканил си што је лис на гора,
салте не си менека поканил,
и моето младо сестриниче,
ние дојдохме и неканени,
и неканени и невикани,
и ние седнахме на търпеза.
Проговори Филип Маџарино:
— Ако сте дошли, добре сте дошли,
јаз не можех да ве покана.
Па запиа това рујно вино,
служава г'и штерка Магделена;
дојде време, вели, да подаде,
да подаде Дете Малианче,
отмаја се Дете Малианче,
отмаја се в штерка Магделена,

подбутна го неговиа вуќа,
та се сеги чеша да си земе,
па си дигна вино да пие,
та забори чеша да и' даде,
па го побутна вуќа му Марко,
да подаде таа златна чеша.

А ту вели Дете Малианче:
— Ој ле, вуќо, ој ле, мили вуќо!
Питај, вуќо, Филип Маџарино,
дали ќе ми даде Магделена,
Магделена неговата штерка.

Проговори Марко, млади Марко:
— Е, тизека, Филип Маџарине!
К'е ти думам тебе една дума,
ама кусур, кусур да не фаташ,
вино пием, беќи сме пијани.
Проговори Филип Маџарино:
— Думај, думај, Марко, млади Марко,
јазе неќу кусур да ти фана.
Проговори Марко, млади Марко:
— Да си дадеш штерка Магделена,
да ја дадеш на мој сестриниче.
Проговори Филип Маџарино:

— Е, тизека, Марко, млади Марко,
ќе му дадам штерка Магделена,
ако Детенце надигра с џилит,
надигра с џилит, с камен натфърла,
с кон натјаа сите добри госје.

Земало Дете џилит да игра,
џилит да игра, камен да фърла:
сите г'и је Дете надиграло,
ем г'и натприпушта с таа кона.
Проговори Марко, млади Марко:
— Е, тизека, Филип Маџарине,

изведи си штерка Маѓделена,
дојде време, време да си кренем.
Филип Маџарино говореше:
— Ој ле, Марко, ој ле млади Марко,
ја не давам штерка Магделена,
дур не иде Дете Малианче,
дур не иде на самовилцко гувно,
дека самовили си вършат смил,
од смил да донесе, ја да вида.

Проговори Марко, млади Марко:
— Ој ле, Дете, Дете Малианче,
стани си Детенце, та си иди,
та си иди на върх Бегушица,
тамо самовили си вършат смил,
од смил донеси Филип Маџарину,
тогај ќе дај штерка Магделена.

Стана си Детенце та си крена,
та си крена с кона Пелифана,
куга близу Дете приближило,
од далеко Детенце извикало:
— Ој ле самовили, мили јуди!

Милни сестри ќу ве посестрити,
салте ми дајте од вашијо смил,
да однеса Филип Маџарину,
да ми даде неговата штерка,
неговата штерка Магделена.

Проговори Гʼурʼа самовила:
Е, тизека Дете Малианче,
ние ќе ти дадем од наше смил,
оти закла Църна Арапина,
што беше запʼисал си девојќи,
та не можехме град да зградиме,
тамо горе у сини облаци.

Зема си смил Дете Малианче,

па си ојде при вука си Марко,
и му даде смил од јудино гувно.
Проговори Марко, млади Марко:
— Е, тизека, Филип Маџарине,
ете ти смил од јудино гувно,
донесе си Дете Малианче,
изведи си штерка Магделена,
дојде време, време да си кренем.
Проговори Филип Маџарино:
— Е, тизека Марко, млади Марко,
ќе му дадам штерка Магделена,
ак ошт иде на крај Църно море,
устред море дърво јаферово,
на дървото до три страшни лами:
од дървото стебло да откърши,
да донесе Дете ја да вида.
Ка си дочу Дете Малианче,
на вука си вели и говори:
— Ој ле, вуко, ој ле мили вуко.
Ја ќе стана, вуко, да си ида,
да си ида на крај Църно Море,
ќе скърша од дърво јаферово,
ќе донеса Филип Маџарину.
Која коња, вуко да си зема:
Дали твоја, вуко, дали моја?
Која сабја, вуко, да си зема:
дали твоја, вуко, или моја?
Ја вука му вели и говори:
— Е, тизека, Дете Малианче,
та да си земеш Дора Малена,
Дора Малена с девет колана:
и ти аџамиа, оно оште,
оно оште по је аџамиа,
ја си земи кона Пелифана,

и си земи моја остра сабја,
ајде, ајде, стани та си иди!
Земало је кона Пелифана,
и Маркова таа остра сабја,
та припушти воз поле широко,
та си ојде на крај Църно Море.
Угоди се на нош на полунош,
заспали са до три страшни лами.
Пресегна се Дете Малианче,
да откърши стебло јаферово,
не откърши стебло јаферово,
туку го од корено оскуба,
та го върза на кон за опашка,
та припушти воз поле широко.
Разбудиа се три страшни лами,
погънаа кона Пелифана,
погънаа кона до зенгии.
Проговори кона Пелифана:
— Натемате, Дете Малианче,
извади си таа остра сабја,
та махни по десна зенг'иа,
да пресечеш до три страшни лами,
погънаа ме до зенг'иите!
Ка си дочу Дете Малианче,
извади си Марковата сабја,
та удари кона до зенг'ии,
та пресече до три страшни лами.
Една Дете върза за гривата,
друга върза на кон за опашка,
трета зема Дете у рацете,
да си кара кона Пелифана.
Куга беше јутре по пладнина,
искокнал је Марко, млади Марко,

та се шета по равни дворове:
ем се шета, ем си раце кърши,
и поглижда кај сънце изгрева.
Филип Мацарино говореше:
— Е, тизека, Марко, млади Марко,
ошт ли се надаш, ошт ле го чекаш,
него са го лами погънали.
Ја Марко му вели и говори:
— Е, тизека, Филип Мацарине,
и надам се, и ќе ми дое,
нешто се, море, магла зададе,
од каде бре, сънчева изгрева,
мене ме студна вода избива,
това си је Дете Малианче.
Па си флегна вино да си пие,
па искокна по двор да си шета.
Ем се шета Марко, ем поглижда,
ем поглижда кај сънце изгрева.
Проговори Филип Мацарино:
— Е, тизека, Марко, млади Марко!
ошт ли се тизека, Марко, надаш,
да ти дојде Дете Малианче?
Ја Марко му вели и говори:
— Е, тизека, Филип Мацарине,
и надам се, и ќе ми дое,
ќе дое, ете го дека иде,
през това пусто поле широко:
кона јаа чудно дърво носи,
и на дървото чудеса кара,
ем се јако, море, потсмихнува,
на грива една ламја вързана,
друга је на коне за опашка,
трета је камшија за карање.

Дур да види Филип Маџарино,
Дете упъни у равни двори.
Донело си је Дете дървото,
сос дървото до три страшни лами,
ја Марко му вели и говори:
— Ајде, ајде Филип Маџарино,
ја стегни си штерка Магделена,
искарај си девет врани коње,
та и' товари свилната руба,
дојде време ние да си кренем.
Ка си дочу Филип Маџарино,
ка си дочу, Филип, ка си разбра,
извел си је девет врани коње,
та товари таа свилна руба:
та товари таа свилна руба:
шестотини шарени чорапе,
деветстотини бели чорапе,
триста препоткитени потвески,
двесте клободанени чалии,
двесте бели кърпи и јаглъци,
сто пребели китени саи,
шеесе потресени кърстачки,
и изведе штерка Магделена,
та ја даде Дете Малианче.
Па станаа та верно кренаа,
сос неговјо вуќа млади Марко.
Дека стои штерка Магделена,
дека стои като сънце грее.
Одведоа ја на Маркови двори,
венча ја с Дете Малианче.
Па си крена Дете Малианче,
па си стана дома да си иде,
заедно с премлада Магделена,

Куга са си дома дофтасали,
отдалек се Дете провикнало:
— Ој ле, мале, ој ле, мила мале,
излегни, мале, да си посретнеш,
да си посретнеш твој милна сина,
твој милна сина с млада невеста;
с млада невеста, твојата снаа!
Дочула го је негова маќа,
па је искокнала на дворове,
та г'и је отдалек причекала.
Слегнала је младата невеста,
цаливала на свекърва рака,
ем ја је кошула дарувала.
Свекърва и' прекровка открила,
а ту вели, вели и говори:
— Бре, благаток, синку, с това добро,
с това добро, синку, што си земал,
да остарееш, да побелееш,
с младата невеста Магделена.
Дома са си три дни потрували,
с баштина и мајчина му рода.
Прочуло се Дете Малианче,
прочуло се по сичката земја,
сос јунаштина и убавина,
и води убава Магделена.
Излезло је Дете Малианче,
с негова кона Дора Малена,
по тиа гулеми присоишта,
дремка го је на пат налегнало,
а ту легнало малку да преспи.
А легнало Дете, а заспало;
излегла је пепелава змиа,
та си къцна Дете Малианче,

къцнала го мег'у двете очи;
тука му је душа излегнала.
— Мари веро, мари лута клетво!
Ка са си рекли наречниците,
се си је така, бре и станало.
За Детенце песна останало,
да се слави, да се прикажува.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

## МАРА И СНАА И' ПАВЛЕВИЦА

Два ми брата верно живуваа,
мег'у них си сестра милуваа,
милуваа Мара нихна сестра:
каде одат се' и неа водат,
и шчо видат се' и' неа купат.
Па ојдоа на енишер пазар,
там видоа две рушки ношчета,
и видоа, и на Мара купиа.
Не свиде се кучка Павлевица,
а ту вели, вели и говори:
»Е, тизека, постара етърво!
Да не знаеш нешто дробно билје,
дробно билје, да је умразито,
да омразим Мара наша золва,
да омразим од нејните брака:
доста си ја брака милуваа,
доста си и' купје купуваа!«
Проговори постара етърва:
»Омразил ти Господ двете очи,
двете очи од русата глава!
Нека си ја брака милуваа,
нека си и' брака купуваа,
и мене са така милували!«
А ту зема кучка Павлевица,
украднала Маринот ношче,

та си ошла до дъбоќи јаъре,
та убола девет сиви јунца,
и убола девет врани кона
а ту се је наѕад повърнала,
а ту вели, вели и говори:
»Стани, Павле, да би жив не станал,
што ти се је штета направила:
убодени девет сиви јунца,
убодени девет врани кона?!«
Павле барем глава не подигна,
туку вели, вели и говори:
»Нека сме си ние двама живи,
нека ни е жива сестра Мара,
па ќе сме си коње спечалити,
па ќе сме си јунци спечалити,
Не свиде се кучка Павлевица,
па земала Мариното ношче,
убоде си детенце у љуљка,
а ту викна, викна колку може:
»Стани Павле, да би не станал,
што ти се је штета учинило:
убодено твое машко дете,
убодено у шарена љуљка,
убодено дете, дека спие!«
Тогај Павле погледна у љуљка,
а ту вели, вели и говори:
»Кој убоде наше машко дете?«
Па проговори кучка Павлевица:
»Ја гледај си редом по ножове,
та чии са ножове кървави,
сос них је детето прободено«.
Изгледал је редом ножовето,
угоди се с кърви Мариното,
Мариното пусто рушко ношче.

Ја Мара се јако љуто къне:
»Не сам, братко, коми живи вие,
ако сам го ја, братко, убола,
одведи ме в сред поле широко,
отсечи ми моја руса глава;
дето падне, братко, моја става,
ако сам го, братко, ја убола,
тамо братко ог'ин ќе изгори;
дето паднат мои църни очи,
ако сам го, братко, ја убола,
тамо ,братко, вода ќе однесе;
ако ле не сам го ја убола,
дето падне моја руса глава,
ќе се згради църква Мариица;
дето паднат мои църни очи,
там ќе изврат два студни кладенци;
дето ми се кости разнесат,
там ќе никне зелено борче!"
Па останаа, вели, та ојдоа,
та ојдоа у поле широко;
там сосече сестра си Марија.
Дето и' са очите паднали,
там извреа студени кладенци;
дето и' се косата разнесла,
тамо никна зелено борченце. — —
Штото си се, бре, човек разболи,
се' си иде в църква Марица,
та се мие на студни кладенци:
болни идат здрави си се врьштат.
разболе се кучка Павлевица,
та лежала до девет години:
нито умрува, нито станува;
па си стана и она си крена,
да си иде в църква Мариица,
ега би си тамо аман нашла:

болна да иде ѕдрава да дојде.
Куга тамо близу приближила,
од далек и' църква продумала:
»Наѕад, наѕад, кучка Павлевица!
Тизе немош тука да си дојдеш
гизе немош ѕдравје да си најеш!
Лежала си до девет години
јоште девет к'е си лежиш:
костите да ти се разнижат,
та по постела да ти покапат;
низ постелка трева да ти никне,
през глава муи да ти прелитат,
па душа да не ти искокнати!"

Објаснение: доста си и' купје купуваа — и купуваа секакви работи; коми живи вие — жими вас.

*Од с. Лешко, Горноџумајско.*

## САМОВИЛА И ЈОВА

Мори Јово, моме Јово!
Не најде ли нејде вода,
нејде вода, нејде сенќа
да омиеш бело лице,
бело лице од праове,
да омијеш църни очи
църни очи од съзове?
Туку стана, та си ојде
на планина, на Влаина,
на самовилско езере.

Тамо најде две невести,
две невести самовили,
де банаа малки деца,
малки деца пеленчина.

Та на Јова говореа:
— Сестрице ле, мори Јово,
ајде, Јово, с нас да идеш,
да ни банаш машки деца,
да ги банаш да ги лулаш,
малки деца пеленчета,
да ни носиш лаковето,
лаковето и стрелите!

Е, виека две невести,
две невести самовили!

Ногу сте ме почекали,
ош ме малко почекајте,
да преиграм Лазарица
и убави ден Великден,
ден Великден, ден Г'ург'овден,
па дојдоа на Спасовден,
на Спасовден на соборо,
на соборо на лулките;
замаглете, запрашете,
мома Јова извишете,
вишом небо под облаци.
Кој ме види да ме плаче;
кој ме чује да ме жали.
Још ја мало почекаа,
та преигра Лазарица,
Лазарица и Великден
и убави ден Г'ург'овден,
па дојдоа на Спасовден,
на Спасовден на соборо,
на соборо на лулките,
замаглиа, запрашиа,
мома Јова извишиа
вишом небо под облаци.
Кој ја виде се' ја плака,
кој ја дочу се' ја жали.

*Од Горноџумајско*

## НЕДА ЖИВА ЗАКОПАНА

Леле, Недо, бела Недо!
Ниде ми се чума не чу,
чу се чума у Недине,
та је била, та је трила:
ударило Неде мaќа,
Неде маќа, Неде башта
и Недини милни браќа,
и Недини милни снаи,
салте ми је останала,
останала бела Неда,
та собрала имањето,
имањето баштино и',
баштино и', мајчино и'.
Милни чича Неда чува:
и ја чува и ја гледа.
Разболе се бела Неда
от пустата църна чума,
на зле лежи ќе да умре.
Милни чича Неда вели:
»Недо, мила братанице!
Кажи, Недо, имањето,
имањето баштиното,
баштиното, мајчиното!
Ако умреш бела Недо,
чича ќе те закопати,

арно ќе те одредити;
ако станеш, бела Недо,
чича ќе те исчувати,
исчувати, одомити,
на арно ќе намерити«.
Измами се бела Неда,
та кажала имањето,
а ту вели и говори:
»Ој ле, чичо, мили чичо!
Жътиците — в жъто просо,
грошовете — в кошовето,
дробна пара в пепелнико.«
Собра чича имањето.
За това пусто имање,
жива Неда закопаа.
Темјануга братучетка,
ката ѕаран на гроб оди,
та и' пали жъти свешти
и ја кади тажен темјан,
и ја плачи танки гласи,
и ја реди жално милно.
»Недо, мила братучетко,
мило наше живување!«
Жива Неда од гроб дума:
»Темјануго, братучетко!
Не ме плачи танки гласи,
не ме реди жално милно,
ако ти је жал за мене,
земи копач откопај ме,
и лупата, отрини ме,
јазе лежа жива в земја!«
Па си стана Темјануга,
та си ојде дури дома;
на башта си говореше:
»Ој ле, татко, мили татко,

жива Неда од гроб дума!«
А башта и' говореше:
»Мъчи штерко, не кажувај
не кажувај по комшии
дека Неда од гроб дума!«

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: л у п а т а — лопата

## УМИРАЧКАТА НА МОМА ДОНА

Доне, моме Доне!
Поболи се Дона
од църната чума,
од неверна болес,
на зле лежи Дона,
Дона ќе си умре,
Дона мајце вели:
»Мале, мила мале!
К'е ти умре Дона
млада и зелена;
нито поодила,
нито поносила;
нито бела саја
на равната става!«
А маќа и' вели:
»Не бој ми се, Доне,
не ќем да ми умреш
млада и зелена,
маќа је пратила
твои милни брата,
горе в планината,
овен да донесат
курбан да заколат:
на тебе за здраве!
А Дона и' вели:

»Мале, мила мале!
Чума курбан неќе,
туку иска Дона,
Дона равна става!
Мале, мила мале!
Да не ти је просто,
да ме не копаа
туг'ини, туг'инки!
Кашта да ми зградат,
девет милни брата,
бела варовита,
с девет мали врати:
од едната врата,
маќа да дооди:
свешти да ми пали,
темјан да ми кади,
Дона да си вика:
»Стани, стани, Доне!«
Од другата врата
башта да дооди,
Дона да си вика:
»Стани, стани, штерко,
башта да попоскаш!«
Од третата врата
браќа да доодат,
Дона да си викат:
»Стани, стани, Доне,
на жетва да идем!«
од четвърта врата
сестри да доодат,
Дона да си викат:
»Стани, стани, Доне,
на сачки да идем!«
Од петата врата
снаи да доодат,

Дона да си викат:
»Стани, стани, Доне,
дари да прелагаш!«
Од шестата врата
друшки да доодат,
Дона да си викат:
»Стани, стани, Доне,
на оро да идем,
песни да си поем!«
Од седмата врата,
мои братанчета
да си доодат,
да си викат Дона:
»Стани, стани, тето,
кравај да ни месиш!«
Од осмата врата
мои братаници
да си доодат,
да си викат тета:
»Стани, стани, тето,
в градина да идем,
кит́ки да наберем!«
Од девета врата
мои братучег'е,
да си доодат,
Дона да си викат:
»Стани, стани; Доне,
да си спаднем, Доне,
доле по полето!«
Па си умре Дона.
Не са ја копали
туг'ина, туг'инки,
но ја закопали
нејни девет брата;
кашта и' зградиа

бела варовита,
с девет мали врати.
Кој што мине крај гроб,
жъта свеш запали,
Дона си оплаче
с тиа тенќи гласи.

*Од Горноџумајско*

## УМИРАЧКАТА НА ЈАНА

Боли Јана бело гърло,
не је гърло, като гърло,
но је гърло църна чума,
църна чума безредница:
без ред бие, без ден мрие,
што удари не преболи;
и Јана је ударило,
удари ја на три места;
едно место в клето сърце,
друго место в бело гърло,
треќо место мег'у двете,
мег'у двете църни очи;
на зле лежи ќе да умре,
па ја никуј не верува:
ни маќа и' ни башта и',
ни Јанини девет браќа,
девет браќа, осем снаи,
дванаесе братанчета,
тринаесе братаници;
ја кој Јана да верува,
ја него го тука нема,
отишел је на далеко,
на далеко на Софиа,
на Софиа г'умрукчиа

г'умрук бере, вино пие,
ем се често провикнува:
»Чујте старо, чујте младо!
К'ердосал сам моме китка,
па се надам да ќердосам,
да ќердосам и момата,
и момата в маалата!«
Сложи чеша на тързеза,
на чеша му абар дојде:
»Ајде, ајде, лудо младо,
ќе ти умре бело Јане!«
Ка дочуло лудо младо,
сложи чеша на тързеза,
па се шетна воз чаршиа,
купи кона за илјадо;
па се чуди лудо младо,
што понуда да и' купи!
Па и' купи љубеница,
љубеница за жътица;
и и' купи суо грозје,
суо грозје за сто пари,
леблебиа за два гроша,
а ту стана та си крена,
од му беше за недела,
а он стигна ден до пладнина.
Под селото коне пукна.
Он си коне не пожали,
туку Јана да затече;
па ја жива не затече,
но ја сретна сред селото,
де ја носат Јанините,
Јанините девет брака:
де ја плачат Јанините,
Јанините осем снаи,
де ја редат жално милно:

»Мила Јано, наша золво!«
Сретнало г'и лудо младо,
даде двесте сложиа ја,
даде триста откриа ја.
А ту викна колку може:
»Мило Јане, мило добро,
мило добро, пърывно љубе!
Милото ти бело лице!
Што је толку пребледнело,
като платно небелено?!
Милите ти църни очи!
Што са толку премрежени,
като риба отровена?!
Милите ти танки вежди!
Што са толку умърсени,
като трева некосена?!«

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

## ЈАНА БУДИНСКА

Леле, Јано, леле штерко!
От ка ми се Јана роди,
от тогаа се Будин заби.
Бија Турци, бија Гръци,
бија млади јаничери,
да си земат бела Јана —
скри се Јана в крајна кула,
в крајна кула кувааклија,
куваклија, куршумлија.
Та фанаа Јане мака,
бија, бија и мачија,
отсекоа и' десна рака,
да си каже бела Јана,
да ја каже — не ја кажа.
Па фанаа Јане башта,
бија, бија и мачија,
извъртеа му десно око,
да си каже бела Јана,
и он Јана не си кажал.
Па фанаа Јане брака,
бија, бија и мачија,
отсекоа им руса глава,
да си кажат бела Јана,
па си Јана не кажаа.
Па фанаа Јане сестри,

бија, бија и мачија,
пресекоа им десна нога,
да си кажат бела Јана,
па си не кажуваа.
Па фанаа Јане снаи,
еднаш са и ударили
сос една пръчка шимширова,
та кажаа бела Јана:
»Ни не' бите, ни мачете,
ние ќе ви кажем Јана;
скри се Јана в крајна кула,
в крајна кула куваклија,
куваклија, куршумлија,
расплетена, немиена,
филдиш гребен на појасо«.
Па ојдоа при кулата,
отворили таја кула.
И от там се Јана скрила,
скри се Јана в честа гора,
в честа гора Богданова,
па се чудат клети Турци,
какво Јана да си најдат.
Па ојдоа, та кажаа,
та кажаа чести царо:
»Е ти, царо, чести царо,
Скри се Јана в честа гора,
в честа гора Богданова,
не можеме да ја најем«.
Па си вика чести царо
триста души балтаџии,
да осечат честа гора,
честа гора Богданова,
да си најат бела Јана.
Осекоа честа гора,
честа гора Богданова.

Едно дръво останало.
И оно се пречинува:
— Ту је Јана, ту је месечина,
ту је јасна месечина.
Дръво сечат, кръви течат.
Проговори چести царо:
»Е виека балтаџии!
Не сечете това дръво,
това си је бела Јана.«
Не секоа това дръво,
ега ле је била бела Јана.
Па врзаа бела Јана,
и вързаа, и покараа.
Куга беше на крај Дунав,
од овај Дунав роса роси,
од онај Дунав сънце грее.
Па зашто је таја роса?
Па зашто је това сънце?
Јана реди, сички плаче,
а царо си сина жени.
Проговори бела Јана:
»Е виека балтаџии!
Пуштете ми десна рака,
да омија бело лице,
бело лице од праове,
црьни очи од съзове.
Пуштија и' десна рака,
па не оми бело лице,
но се фрьли, та в Дунава,
а ту викна колку може:
— Кердосај ме, бели Дунаве,
да ме Турчин не кердоса.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

## МОМА ТОДОРА И ТУРСКИОТ БУЛУКБАША

Тодоро, бела Тодоро!
Останала је Тодора,
Тодора сираченце, —
и без башта Тодора,
и без маќа Тодора,
и без сестри и без браќа.
Имала је један чича,
при чича си је седела.
Разболела се Тодора,
та је лежала малку — ногу,
малку — ногу девет години;
десета је оздравела.
Куга беше пролет време,
пролет време на Велиден,
сите моми на собор ојдоа,
Тодора си је останала.
Стринаја — Тодора говореше:
»Тодоро, мила на стринка,
ајде, Тодоро, премени се,
премени се, нареди се,
та да идем на соборе;
тизе не си одила,
ни си се у свет смешала,

ни си си на собор одила,
аjде сага ќе те вода!«
Ка си дочу Тодора,
премени се, нареди се;
па оjдоа сос стринаjа и’,
па оjдоа на соборе;
собор се беше собрало,
моми си оро играа;
ка си видоа Тодора,
се’ у Тодора погледнаа.
Невести си песни поjеа,
се’ у Тодора погледнаа.
Момчета си камен фърлаа,
се’ у Тодора погледнаа;
кметове си ракиjа пиеjа,
се’ у Тодора погледнаа;
стари жени си говореа,
ка видоа Тодора,
се’ у Тодора погледнаа,
у Тодора сираче.
Си стринаjа и’ питаа:
Чиjе jе това момиче?
Та го ниjе не знаеме,
дека jе тука израснало,
израснало у нашето село!?
Стринаjа им говореше:
»Това си jе Тодора,
моjата деверичница;
што си болна лежа,
болна лежа девет години,
затова го не знаjете.«
Па си моми заиграа,
Тодора оро води,
оро води, кротко ходи,
кротко ходи земjата се тресе.

Одоздоле иде воз поле
турски булукбаша;
врана кона јаа,
като пиле лита, —
дојде си на соборе.
Од коне не сјахнува:
пројде си покрај оро.
На селање говореше:
— Селање, селски кметове!
Чије си је това добро,
што туку оро води,
оро води, кротко ходи,
кротко игра земјата се тресе?
Танко је като топола,
вије се като шиблика,
троши се като трестика,
бело је като бел памук«.
Селање — кметове говореа:
— Ој ле турски булукбаша!
Това си је Тодора,
Тодора сираченце:
без башта, Тодора, без мака,
без брата, Тодора, без сестри.
Има, Тодора, један чича,
при чича си Тодора седи«.
Турски булукбаша говори:
— Е селање, селски кметове!
Ај земете балтиите,
балтиите секирите,
и земете врани коне,
та идете горе в гора,
насечете остри колје,
насечете дълги пратке.
Товарете врани коне,
докарите в стред селото, —

јазе кула ќе си града,
Тодора ќе потурча.
Ка си дочуа селање,
па станаа та ојдоа,
та земаа балтиите,
балтиите, секирите;
та ојдоа горе в гора;
насекоа остри колје;
насекоа дъги пратке.
Закараа в стред селото,
турски булукбаша кула гради
Ка си дочу Тодора,
на стринаја и' говореше:
— Стринаје ле мила стрино!
Куга се човек обеси,
оди ле му душа в души?
копаа ле го в гробишта,
кадат ле го тажен темјан?
Палат ле му жъти свешти?
Дават ле му задуша?
Куга се, стринаје, удави,
иде ле му душа в души?
Копаа ле го в гробишта?
Даваа ле му задуша?
Кадат ле го тажен темјан?
Палат ле му жъти свешти?
Стринаја Тодора говореше:
— Тодоро, мила на стрина!
Това ле, Тодоро, да те уча:
земи си до две стовни,
та си иди на Дунав на вода;
та си остај накрај Дунав
до две стовни зелени;
одбради си свилена шамија,
та ја остај накрај Дунав;

сопаши си чоен скутач,
та го остај накрај Дунав;
соблечи си бела саја,
та ја остај накрај Дунаув;
па си стани та си дојди.
Куга си дојде турски булукбаша,
мене ќе ме пита:
дека си је Тодора;
јазе ќе го прата
на Дунав да си иде,
тамо да те тера.
Та си ојде Тодора
на Дунав на вода.
Сложи си накрај Дунав
до две стовни зелени;
одбради си свилена шамиа,
та ја сложи накрај Дунав;
сопаша си свилен појас,
та го сложи накрај Дунав;
сопаша си чоен скутач,
та го сложи накрај Дунав;
соблече си бела саја,
та ја ости накрај Дунав;
па си стана, та си ојде,
та си ојде дури дома.
Скрила се у дебоки зевници.
Дури си Тодора дома стигна
дофтаса си турски булукбаша.
Турчин стринаја говореше:
— Ој ле Тодорина стринаје!
Камо ти Тодора,
Тодора да искокне;
Тодора коне да ми фане,
Тодора кафе да ми подаде;
еле, Тодора ќе вода,

еле, Тодора ќе потурча?
Стринаја му говореше:
— Ој ле турски булукбаша!
Тодора ојде на Дунав на вода,
иди тамо да ја тераш.
Ка си дочу турски булукбаша,
та си ојде накрај Дунав,
тамо Тодора да тера.
Ка и' виде накрај Дунав
до две стовни зелени;
ка си виде накрај Дунав:
Тодорина бела саја,
Тодорин чоен скутач,
Тодорин свилен појас,
Тодорина свилена шамиа,
сосе коне флезна
у Дунав Тодора да тера.
Удави се турски булукбаша,
куртулиса се Тодора.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

## МОМА И ТУРСКИ ПАША

Неду, Неду русакосу!
Море Неда ходи пу чардаце,
хем си ходи, хем са чуди.
Ја мајка хи удгуори:
— Ој Неду ле, мила керку!
Што си ходиш пу чардаце,
хем си ходиш хем са чудиш?
— Ој мају ле, мила мају!
Ма чула ли си или ни си?
Ма Турци земе пупленили:
шту е стару пугубили,
шту е младу пуробили,
јага, мају, близу кажет,
близу кажет, в Бјалу море!
Ма ние да ке идими,
де ки идими, де ки бјагами?
Љу си Неда издумала,
издумала, заплакала,
ету Турци в селу влјали,
в селу влјали, исполнили:
што би стару погубиха,
што би младу пуробиха.
И у Недини утидуха,
Билјук-баша најнаприди

у Недини кундисал
и на Неда удгуори:
— Еј Неду, Неду русакосу!
Теби ки земим на пашата,
ја мајка ти ки пугубим.
Ја Неда му удгуори:
— Ој та тебе билјук-баша!
Аку мајка уставити,
уставити с мен да боди,
и ја пашата ки си зема.
Закараха бјала Неда,
бјала Неда русакоса.
Ја пу нее и мајка хи,
та е дали на пашата,
на пашата на главота.
Та е зел за ханома,
ја мајка хи за рубине.
Па си Неда ни уставе,
ни уставе свое вјара,
па са на бога пумолила:
— Ој Боже ле, мили Боже!
Како чуду стигналу,
земе Турци да утнемат:
што е младу да пуробет,
што е стару да пугубет!
Дај ми, Боже, сила и кувет,
да ни са прјадам на пашата,
да измокна негува сабе,
да убие негу, па и мени!
Куга билу вечер дувечери,
задрјамал си и пашата
на Недини топли скути,
искара му ду осра сабе,
прободи гу, убоди гу
в сарцету на рибрата.

Па са Неда уборнала,
та и нее си прубола.
Викна аскер да ми плаче,
за пашата, за главота.
Там, каде паднала
Недината рамна снага,
излјала е цорква чудувита
и на цорквата на вратата
Турчин чувал капижие:
Кај са ду нег дуближевал,
на мјастуту са вкаменевал.
Туга Турци са пуворнали,
пуворнали ду Стамбола,
да си кажет на царе хми,
на царе хми Сјулман-ага.

*Од с. Либјахово, Неврокопско*

Објаснение: м а ј у — мајко; з е м е — земја; б ј а г а м и — бегаме; в л ј а л и — влегле; с м е н д а б о д и — со мене да биде; р у б и н е — робинки; п р ј а д а м — предадам; с а б е — сабја; в с а р ц е т у н а р и б р а т а — во срцето на ребрата; и з л ј а л а — излегла; ц о р к в а ч у д у в и т а — црква чудотворна; п у в о р н а л и — се вратиле

## ТОДОРА ПРОДАДЕНА

Тодора бащта продава
за тиа тешки глобове,
за бела книга, за арач.
Цана и' је ногу скапа
оти је ногу убава:
равна става за иљадо,
бело лице две иљади,
църни очи три иљади.
Па се никуј не наима,
да си прекупи Тодора.
Наел се је църн Арапин,
църн Арапин друга вера,
та си прекупи Тодора.
Зема пари да му брои:
бели пари натбровјаше,
а жътици натмерваше
оти је ногу убава.
Искупи ја поведе ја,
да ја води у Арапска,
у Арапска пуста земја.
На Тодора дожалело,
оти си је в друга вера,
та па је ногу далеко.
Па станаа, та кренаа,
та ојдоа дури дома;

искачи ја на чардаци:
ич Тодора не продума,
ни је с' око погледнала,
паднало је ногу заман,
ногу заман три години,
та се чуди църн Арапин,
што да чини, ка да чини,
ка Тодора да продума,
или с око да погледне,
ега би се насмејала!
Па здобиа машко дете,
не је дете като дете,
но је дете јасно сънце,
јасно сънце, јасен месец.
Свекърва и' говореше:
»Снао-ле, бела Тодоро!
Стани се, Тодора, оми,
да те свекърва уплете:
К'е станете, ќе идете
сос нашите измиќарки,
сос твоите алајќи
у твоја башта на госје,
и у твоја милна рода!«
Тогај Тодора погледна,
и погледна, и продума,
и се кротко насмејала.
Па станала, омила се,
свекърва ја је уплела,
а ту станува — кренува
сос нихните измиќарк'и
и с нејните алајќи,
машко си дете повива,
златна кочиа стегнала,
църн Арапин говореше:

„Е, тизе, бела Тодоро!
Да ти давам малку пари,
ти ќе даваш проводиа:
куму двесте куму триста
на твојата милна рода,
на башта ти да му дадеш
една аспра половина,
ем да му речеш поречеш:
»Та нема-ле, мили тате,
дека да си ме препродал,
дал си мене църн Арапин,
църн Арапин друга вера!?«
Па станаа, та кренаа
та ојдоа у нејната,
у нејната пуста рода
па седеа, што седеа,
дојде заман да си кренат:
зе Тодора да им дава,
да им дава проводиа:
Куму двесте, куму триста
на башта и' една аспра,
една аспра половина,
а башта и' говореше:
»Оти штерко така чиниш,
така даваш проводиа?«
Тодора му говореше:
»А знаеш ле, мили тате,
куга ме мене продаде,
не ме даде де да је, да је,
но ме даде църн Арапин,
църн Арапин друга вера«.

*Од с. Габрово, Горноџумајско*

Објаснение: глобове — долг, борч

## ЈАНКУЛ И ЈАНА

Дръво бука род родило,
од ражба се покръшило,
на три стебла две јабъки,
на трекото славер стои,
славер стои, песен пое,
на песента наричаше:
— Чујте старо, чујте младо,
Турци земја ке попленат,
што би старо ке погубат,
што би на заман ке попленат:
што би дете ке подгазат!
Оште рече славер пиле,
оште рече не изрече:
Што би старо погубиа,
што би младо заробиа,
што би дете подгазиа.
Останали две дечица:
едно Јанкул, друго Јана;
Јанкул беше три месеци,
Јана беше три години.
Па раснаа пораснаа,
паднали са за женење.
Па еле са луди млади,

луди млади аџамии,
сискаа се, земаа се.
Турци земја поплениа.
Водиа се три години,
три години невенчани.
Три години дош не фана.
По полето туку магли,
туку магли и праове:
по планина туку слани,
туку слани и градове.
Па си никуј не досешта,
бре до што е, до каде е!
Проговори Јанинчица:
— Еј Јанкуле, мој стопанине,
ајде д'идем у селото,
у селото, у цръквица,
у цръквица Мариица,
тамо да се венчаваме.
Па ојдоа в една цръква,
па влезнаа у цръквата:
поповето онемели,
г'ачетата ослепели.
Едно младо егуменче,
едвај оно одговара:
— Еј виека, луди млади,
да не сте си нешто рода,
нешто рода поморлива?
Проговори Јанинчица:
— Та и ние не знаеме:
маленки сме попленени,
Турци са не попленили!
Поповето продумаа,
г'ачетата прогледнаа.
Венчаа ги у цръквата.
Па станаа, кренаа си.

Па здобиа машко дете,
не е дете како дете.
Но е дете љута змиа.
Проговори Јанинчица:
— Еј Јанкула мој стопане,
ја иди си на нов пазар,
та си купи робинчица:
нито стара, нито млада,
туку гледај средна жена,
да ни љула машко дете,
да го љула, да го бана.
Ојде Јанкул на нов пазар,
та и' купи робинчица:
не е стара, не е млада,
туку си е средна жена.
А ја купи, доведе ја.
Ојде Јанкул на орање.
Јанинчица платно ткае,
робинчица дете љула:
сос раце им памук преде,
сос нога им дете љула,
сос уста им песен пое:
— Љули, нани, машко дете,
од моите две дечица:
синово ми, штерчино ми!
Дочула ја Јанинчица.
Дојде Јанкул од орање.
Јанинчица говореше:
— Е Јанкула пръво љубе,
какво пое робинчица:
сос нога ни дете љула,
сос раце ни памук преде,
»Љули, нани, машко дете,
штерчино ми, синово ми!«

Куга било довечера,
куга са се допитали:
робинчица стара маќа,
Јанинчица и Јанкул,
брат и сестра са били.

*Од с. Лешко, Горноџумајско.*

**Објаснение: ш т о б и н а з а м а н — што беше младо способно**

## КАТА И ЦАРСКОТО АЗНАТАРЧЕ

Леле Кате, тенко Кате!
Девет моми пopлeнeни,
пopлeнeни, откарани,
откарани в Мелник града,
сите девет продадени,
салте ми је останала,
останала дилбер Ката.
Та оти је останала?
Оти и' је цана скапа:
равна става за иљадо,
бело лице две иљади,
църни очи три иљади,
та се никуј не наима
да прекупи тенка Ката!
Наело се царевото,
царевото азнатарче,
та прекупи тенка Ката,
прекупи ја, поведе ја,
одведе ја тамо доле,
тамо доле у полето,
там распеа чадърјето.
Седна Ката под чадъро
с царевото азнатарче,
там седеа малуј ногу,

малуј ногу, три години;
па си са се заљубили.
И од таде едно пиле
едно пиле соколенце,
та се стави на чадъро:
с уста гукна, с крилја трепна
па испушти бела книга,
бела книга с църно писмо,
раскљупи си бела книга,
па погледна на книгата,
де са били брат и сестра!
Живи са се прегърнали,
мъртви са г'и растанали;
салте еднаш тенка Ката,
тенка Ката продумала:
»Широк гроб ископајте,
под чадър не' закопајте,
да се знае де сме били,
де сме били брат и сестра.«

*Од Горноџумајско*

## СТОЈАН И ЛАТИНА

Заиска Стојан Латина·
Он ја иска, та ја иска,
они му ја не даваа,
оти је Стојан делиа,
на рујно вино бекриа,
сос дружина кавгаџиа,
на рушки ножи делиа·
Ка' дочу Стојан, ка разбра,
зарекол се млад Стојан,
веќе вино да не пие,
веќе кавга да не чини,
веќе ножи да не тегли.
Па му дадоа Латина.
Не свърши се ни недела
ни недела по думата,
в' село се свадба зачини:
Сичко са село канили,
и канили, и викали,
туку Стојан да не иде,
салте вино да не пие,
салте кавга да не чини,
салте ножи да не тегли.
Ка дочу Стојан, ка разбра:
Стојан ојде и неканен,
и неканен и невикан.

Кренува Стојан да иде
и на Латина нарача:
»Латино, млада невесто!
Да седиш, мари, да чекаш
до двои петли, до трои,
дури си јазе не дојда,
немој да легнеш, да заспиш!«
Па стана Стојан, та ојде,
на търпеза наседнаа,
феднаш се Стојан отрече,
феднаш си вино запи,
феднага кафга зачини,
феднага ножи затегли.
Санош Латина седела,
товар дърва изгорела,
страна борна иссветила,
ока је памук испрела,
чоен је чорап исплела,
свилен ракав је навезла,
нема Стојана да дојде.
Свекърва и' говореше:
»Снао, Латино, Латино!
Легни малку, та си преспи,
нема Стојан да си дојде«.
Легна Латина да преспи:
през стол глава преклонила,
като змиа през грамада.
Таман легнала, заспала,
ете Стојан дека иде:
два му тапана тупаа,
до две му свирки свиреа,
три му ченг'ии играа,
од далек иде и вика:

»Убава, моја Латино!
Стани Латино, отвори!«
Дури Латина да стане,
свекърва ја преварила,
преварила, отворила,
Стојан и' вели говори:
»Мале-ле, мила мајчице!
Камо, Латина да стане?«
Свекърва и' говореше:
»Санош је Мара играла
с твои момци пораненци!«
Извади Стојан ножове,
та си убоде Латина,
Латина млада невеста.
Викна мака му што може:
»Сину Стојане, Стојане!
Капнала ти десна рака,
десна рака до рамото,
санош Латина седела:
товар дърва изгорела
страна борна иссветила,
чоен је чорап уплела
свилен је ракав навезла,
ока је памук испрела,
се' те је тебе чекала!?«
Ка дочу Стојан ка разбра:
сам си се себе убоде,
на мака вели говори:
»Жалеј, мале, до две жели:
до една жела синова ти,
друга жела снаина ти!«

*Од с. Падеж, Горноџумајско*

**Објаснение: чоен чорап — убаво мазно исплетен; момци пораненци — момци што ги чести со јадење и пиење**

## НЕДА СЕ УБОДУВА ЗАРАДИ СТОЈАНА

За Неда ми доождаа
углавници, сговорници
од селото, од две места.
За Стојана сиромаа,
за Јанкула џелепина;
Недината стара мака,
не ја даде на Стојана,
оти Стојан је сиромах,
но ја даде на Јанкула,
на Јанкула џелепина.
оти је Јанкула џелепин.
Куга било на свадбата,
Недината стара мака,
сичко је село канила,
и канила, и викала,
салте Стојан не канила.
Ка дочу Стојан, ка разбра,
он си ојде и неканен,
и неканен и невикан;
на тръпеза наседнали,
Стојан седна у децата:
детинска си дума дума,
с детинска си чеша пие.
Дето Стојан пое, јаде,

като некуј јасен месец,
јасен месец, јасно сънце;
дето Јанкул гувееше,
като некуј тевен облак.
Излезнала Недината,
Недината стара маќа,
погледнала воз търпеза,
ка видела млад Стојана,
дека Стојан пие, јаде,
като некуј јасен месец,
јасен месец, јасно сънце;
дето Јанкул гувееше,
като некуј тевен облак.
Наѕаде се повърнала,
га си ојде до дебок земник,
дека Неда гувееше,
та на Неда говореше:
»Мила Недо, мила штерко,
куга те друшќи изведат
по таа чесна тръпеза;
на кум рака да цаливаш,
на кумо и на стареко,
и се' редом по търпеза;
не разметај църни очи
воз търпеза, низ търпеза,
еднаш је штерко, женење,
женење и гувејање!«
Това Неда не слушала.
Куга ја друшќи извели,
разметнала църни очи
воз търпеза, низ търпеза;
куга видела Стојана,
а ту вели и говори:
»Мили моми, мои друшќи!
Наѕаде ме повърнете,

дето са ме снае плели,
забориx си сребрен пърстен,
сребрен пърстен меновнико!«
Насаде ја повърнаа,
дето са ја снае плели,
не земала сребрен пърстен,
но земала рушки ножи,
убоде се до клето сърце,
а ту вели и говори:
»Мили моми, мои друшки!
проклета да је мака ми,
убодех се за Стојана,
за Стојана сиромаа,
оти ме тамо не даде,
но ме даде на Јанкула,
за това си се убодох!«

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

**Објаснение: с р е б р е н  п ъ р с т е н  м е н о в н и к о — прстен што се дава на свадба**

## СМРТТА НА МИЛОШ ЈУНАК

Девојченце, бре мило убаво!
Девојче е смил по гора брало,
бером, бером в гора замркнало,
шетом леком друми забркало,
та фанало воз суа речица,
насрешта му шеесе ајдуци,
напред оди Милош добар јунак.
Девојче е итро и разумно:
од далек г'и брата братимила,
од близу г'и дарба дарувала,
дарувала секиго по китка;
тове Милош добар левен јунак.
ни и' братство, братство приима,
ни и' дарба, дарба приима,
туку кимка на јасното сънце:
— Капни, зајди, мило јасно сънце,
та ми огреј, јасна месечино,
та да фана девојче за рака,
да го сведа доле в равно поле,
да го тура на десната рака,
да му бръкна у свилни џебове,
да извада преблага јабъка,
да ја режа редом по дружина!
Девојче е бога помолило:

— Греј ми, греј ми, ти јасно съненце,
да се пукне камен становит,
да излезе змиа пепелена,
да се фане за Милош јунак,
да ја носи чалма на главата!
Мари веро, мари љута клетво:
та какво е девојче рекло,
пуста клетво, се' е така било!
Греа, греа јасното съненце,
па се пукна камен становит,
излезнала змиа пепелена,
фанала се за Милчова нога,
носил ја е дизг'иа на нога.
Та еле е змиа пепелена,
и тамо е змиа додеало;
Милош и' се жално-милно моли:
— Мила змио, мила посестримко,
одви ми се од десната нога,
зави ми се през половините,
ќе те носа ќемер на појасо!
Одвила се змиа од ногата,
завила се на половините;
носил ја е ќемер на појасо.
Еле си е змиа пепелена,
и тамо е змиа додеало,
Милош и' се жално-милно моли:
— Одви ми се од половините,
зави ми се на белото гръло,
ќе те носа шал на шиата,
та ногу да ми прилега,
като на лична мома г'ердане!
Ка дочула таа љута змиа,
одвила се од половините,
завила му се на белото гръло,
носил ја е шал на шиата.

Та еле е пуста љута змиа,
она е љута неверница,
изеде го за десното око.
Дури Милош да издума:
— Клето да си, бре девојче,
клето да си и проклето,
што ме прокле љута клетва!
На Милош душа искокна.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

**Објаснение:** **к а м е н с т а н о в и т** — **јак голем камен**

## КАВЛЪЦЕ

Мори, Кавлъце мори, Кавлъце,
какво се чуду ле направи
на Кавлашката Планина:
јот деветстотин шилета,
девет ле јустанали;
јот триста вакли овни,
три съ ле јустанали.
Мори, седнаа да вечераа,
та се дружина зговареа:
— Дружина вјарна, зговорна,
какво е чуду станалу?
Стоката ни се' измрела!
А д'идем да прикажем
в цръква на исповедане,
д'идем да се попитаме
у куго е правината,
у куго е кривината.
Станаа вутром нарану.
Стана Кавлъце — бега си,
маќа му вели, говори:
— Што ми си, сину, уилен,
уилен, сину, угрижен?
Тој на маќа си прекажа:
— Мале ле, стара мајчице,
гулему чуду е станалу:

стоката ни се' измрела
на Кавлашката Планина!
Маќа му вели, говори:
— Ајде, сину, да идем
в цръква на исповедане,
д' идем да попитаме
у куго е правината,
у куго е кривината.
Па станаа, тъкнаа
в цръква на исповедане.
Ага цръква наблизиа —
пуповету унемеа,
а г'акувету услепеа!
Маќа му вели, говори,
— Кажи си, сину, пред мене:
дали си фногу греовен,
али си фногу жељовен?
— Мари мале, стара ле мале,
ага бех младу, неженену,
станах та утидух
на една свадба гулема,
та си свадбата растурих,
па станах та си утидух
на една меена гулема.
В меената, мале, чуваа
една млада невеста
и една мума гиздава.
Невеста вину служеше,
мумата чеши миеше
и си дума думаја.
Мумата, мале, викаше:
— Ја съм, снао, погиздава.
А снаата, мале, викаше:
— Ја съм, золву, погиздава.
Девоќа вели, говори:

искам праву да ми кажеш,
кој е погиздаву,
ја ле съм ели снаата?
— Ја ќе ви праву прекажа:
Невестата е слана есења,
есења слана гулема —
дету капне се' узноби;
ја ти си, моме, гиздава,
пролетна роса убава —
дету капнеш и пруникнеш.
А ја и', мале, пурекух:
— Девоќе, мила, убава,
стани с мене да идеш,
ќе не сам младу женену.
Тја ми вели, говори:
Мъчи, Кавлъџе, не думај:
маќа ми е фногу лоша.
Станаъ, мале, та утидух.
Ага на поле широку
жатварки нејде пееја,
а јазе, мале, уилен,
уилен, угрижен,
та срешнъ млада невеста,
машко дете дръжеше;
острата сабја извадих
та си детету убодух,
а невестата ме кълнеше:
— Бог си те убил, кеајо,
аку си младу женену,
невестата да ти умре!
Па станах, мале, утидох си.

*Од Разлошко*

Објаснение: в у т р о м н а р а н у — рано наутро; ч е ш а — чаша; у з н о б и — попари; к е а ј а — главен овчар; стопан на овци или друга стока

## ДЕЛИ ДИМО

Е бре Димо, дели Димо!
Пасол Димо сиво стадо,
пасол ги је у планина,
у планина Белчовина
с неговите до три псета,
до три псета еднoранци.
Проговори млад падарин:
»Е бре Димо, дели Димо!
не распуштај сиво стадо
крај корија Султарија,
крај ръжите леборoдни,
пченицитe црънокласи,
ќе те догледа арнаутин,
ќе те стрела с танка пушка,
танка пушка кременлија.
Дури издума падарче,
пристигнаа клети Турци,
клети Турци Арнаути,
Арнаути, арамии,
та фанаа дели Димо,
та му връзаа рацете,
дребен синџир през појасо.
Покaраа Димовото,
Димовото сиво стадо.

Арнаути стадо караа,
а стадото не си врњви.
Проговори дели Димо:
»Пуштете ми десна рака
и ми дајте писан кафал,
да засвира на стадото,
да си крене, да си врњви,
доста ги бихте, мачихте."
Одврзаа дели Димо,
та засвири на стадото:
»Вие си не кренувајте.«
И засвири на негови,
на негови до три псета,
три псета се' едноранци:
»Дека да сте, тука да сте,
ја ќе погина од Турци.«
Па дочуа неговите,
неговите до три псета:
Караман куга трњчеше,
ридините преметаше;
Карауш куга трњчеше,
буките преметнуваше;
Канчо куга трњчеше,
зелена трева косеше.
Караман глави свалаше,
Карауш црјеви моташе,
Канчо Димо одврзуваше.

*Од с. Г. брозо, Горноџумајско*

## ДЕВЕТ СЕСТРИ СИ ГО ОСЛОБОДУВААТ БРАТОТ

Девет сестри живуваа,
си се девет ожениа,
сите се девет безродни,
најмладата Тодора,
она здоби машко дете;
сичка рода поканила,
и канила девет сестри,
на търпеза наседнаа,
а ту си велат говорат:
»Мили наши девет сестри!
Што ни е грозна търпеза,
оти си брата немаме,
да ни седне одозгоре!«
Проговори најстарата,
најстара сестра Мариа:
»Мили мои девет сестри,
и ние сме брат имали,
Стојане са го викали,
ама је брат ни затворен,
затворен та забораен,
за тиа тешки глобове,
никуј нема да го пушти!
Мили мои девет сестри!

Сека дајте по илјадо,
само јазе три илјади,
та да идем да пуштиме,
да пуштиме брата Стојана.«
Сека дала по илјадо,
а Мариа три илјади.
Па станаа, та кренаа.
Куга близу приближиа,
сите са девет викнали,
викнали та запојали,
заредиа жално милно:
»Братко Стојане, Стојане,
затворен, братко, забораен.«
Од нихните дребни съзи
гевницата прокапала.
Стојан си вели говори:
»Тевничарје, браќа да сте,
каде сте ми, кој је заман?
Од ка сам јазе затворен,
тевница не беше капала,
сега тевница прокапа?!«
Тевничарје говореа:
»Стојане, море, Стојане!
Ете идат девет сестри,
сите си девет плачат,
та си плачат танки гласи
и си редат жално милно:
»Братко Стојане, Стојане,
затворен, братко, забораен!
Од нихните дребни съзи
тевницата си прокапа.
Па ојдоа код тевницата,
на тевница наѕърнаа,
милни си брата видоа.
А Стојан им говореше:

»Мили мои девет сестри
не давајте си имање,
вече јазе човек не сам:
за земја сам се зараснал,
за дирек сам се зафанал,
низ кости ми трева никна,
през глава ми муи летат,
у коса ми змии матат!«
Това сестри не слушаа,
дадоа тешко имање:
од земја го откопаа,
од дирек го отсекоа,
кости му с кърпи вързаа,
змии од глава фърлиа,
па го вонка изнесоа
пред таа тевна тевница;
та викаа берберино,
обричиа му главата,
и са брата пременили,
пременили, наредили,
па станаа да си кренат.
Таман си брата повели,
гогај му душа искокна.
Викнали са девет сестри,
девет сестри с танки гласи:
„Братко Стојане, Стојане,
зашто не, братко, остави,
да носим църни шамии,
църни шамии до живот,
се за тебе да жалиме?!"

*Од Горноџумајско*

## НЕДА И БРАТ И' ПЕО

Останала бела Неда,
останала сираченце:
и без маќа и без башта,
бела Неда три години,
брат и' Пео три месеци.
Па раснаа пораснаа,
чуждо прела та ранила,
та ранила малќи Пео;
чуваа се, исчуваа се.
Падна Неда за женење,
а брат Пео за главење;
бела Неда туку плаче,
брат, и' Пео говореше:
„Мила Недо, мила сестро!
Зашто, Недо, туку плачеш?"
А она му говореше:
„Мили Пео, мили братко,
какво јазе да не плача,
като мене доождаа
углавници, зговорници?
Кој ќе мене, мили братко,
да посрешне углавници,
кој ќе седне на трпеза?
Кој ќе мене да ме дава,

като сме си дваминката?"
Брат и' Пео говореше:
„Мъчи, Недо, немој плака,
ја ќе срешна углавници,
ја ќу коње да им фана.
Ја ќе седна на тързеза,
ја ќе пија, ја ќе јада,
јазе, сестро, ќе те давам!"
Па дојдоа углавници,
па је срешнал углавници;
Пео им коњето прифана,
Пео им служи вечера,
он седна на тързезата;
углавиа бела Неда,
па думаа за свадбата:
са недела до недела;
испратиа углавници.
Па се Неда расплакала:
„Мили Пео, мили братко!
Куга дојдат сватовето,
като си рода немаме,
кој ќе срешне сватовето
и да срешне младожена?"
Брат и' Пео говореше:
„Мъчи сестро, немој плака,
ја ќе срешна сватовето,
ја ќе фана младожена,
младожена врана кона,
ја ќе пушта тързезата,
ја ќе седна на тързеза
до младата младожена,
до кумо и до стареко!"
Куга било до недела,
ете идат сватовето,

бела се Неда пременва,
в свилна руба гувејала,
брат и' Пео се разболел,
љуто се горко разболел,
полегнал је до дебок зевник,
на зле лежи ќе да умре.
Куга Неда изведоа
по таа чесна тързеза,
брат и' Пео пременваа;
куга си нејa водеа
по таа чесна тързеза,
брат и' Пео душа збирал;
куга Неда венчаваа,
бат и' Пео отповјаа;
куга Неда прекриваа,
брат и' Пео покриваа;
куга Неда поведоа,
брат и' Пео понесоа.
Куга било јутре рано:
бела Неда откриваа,
брат и' Пео зариваа.

*Од с. Логодаж, Горноџумајско*

## БОЛЕН ГЕРО

Е, ти Геро, болен Геро!
Болен Геро болен лежи,
еве сега три години,
ни умира, ни станува,
ни весело погледнува.
Проговори Геровица,
Ѓеровица Јангелина,
на Героте говореше:
— Е, ти Геро стопанино!
Или умри, или стани,
ил ме прости да се глава,
да се глава, да се жена.
Еве сега три години,
ни умираш ни станувaш,
ни весело погледнуваш.
Или умри, или стани
или прости да се жена.
А Геро и' говореше:
— Јангелино, бре невесто,
ја си иди на берберин,
на берберин, на побратим,
да ми бричи руса глава.
Ако умра, да ми прости,
ако стана ќе му плата.

Па си ојде Јангелина,
на берберин говореше:
— Допрати ме болен Геро,
да му бричиш руса глава.
Ако умре, да му простиш;
ако стане, ќе ти плати.
Проговори берберино,
берберино, побратимо:
— Геровице, бре невесто,
ќе му брича руса глава,
ако дадеш бело лице,
бело лице на заменка,
църни очи на залога.
Па си ојде Јангелина,
на Героте говореше:
— Е ти, Геро стопанино,
Какво рече берберино.
Ќе му брича руса глава,
ако дадеш бело лице,
бело лице на заменка,
църни очи на залога.
Проговори болен Геро:
— Јангелино, бре невесто.
Ја си иди на налбатин,
на налбатин на побратим,
да ми кове кон на вера,
кон на вера вересија,
ако стана ќе му плата,
ако умра да ми прости.
Па си ојде Јангелина,
на налбатин говореше:
— Налбатине побратиме.
Допрати ме болен Геро,
да му ковеш кон на вера,

ако стане, ќе ти плати.
ако умре да му простиш.
Проговори налбатино,
налбатино побратимо:
— Геровице, бре невесто,
ќе му кова кон на вера,
кон на вера вересија,
ако дадеш бело лице,
бело лице за плочите,
църни очи за клинците.
па се върна Геровица,
та на Геро говореше:
— Е, ти Геро стопанино.
Какво каже налбатино,
налбатино побратимо?
К'е му кова коњ на вера,
ако дадеш бело лице
бело лице за плочите,
църни очи за клинците,
Проговори болен Геро:
— Јангелино, бре невесто.
дали ќеш ми посветити,
или ќеш ми послужити.
— Е, ти Геро стопанино.
Боле ќе ти посветити,
негли ќе ти послужити.
Натопи а болен Геро,
намажа а лој и катран,
запали а да му свети.

*Од Горноџумајско*

**Објаснение:** б е л о  л и ц е  н а  з а м е н к а - за **замена**

## ЈАНА И ДРИМСКИ ЕРГЕЊЕ

Белила је Јана
на река Дримна,
на камен чукала,
на камен мраморлив
сос златна буалќа
по седеф простира
тиа танќи дарѝ —
ленени кошули, —
на мости седела,
бела свила прела,
прела преприждала
сос златно вретено.
Дето је седела
там је задремала,
Јана је заспала.
Ветер подунало,
роса заросило,
Дримна је дотекла,
мости откратила,
га Јана однела
дури в дримско поле.
Там Јана запрена,
у дримсќи ливади.
Дримчење ерг'ење

дърва берејеќи,
риба ловејеќи,
дърва не набраа,
риби не фанаа.
Там Јана најдоа,
па са се скарали,
кој Јана да земе,
ја Јован им вели:
Дримчење ерг'ење!
Немој се карати,
над убава Јана,
дајте ја на мене,
дома ќе ја вода,
на чардак да седи,
през пармак да гледа,
на родан да преде,
танко да напреде;
в лиг'ен да пере,
бело да опере!"
Па му са је дали
на млади Јована;
дома ја одведе,
качи ја на чардак,
на чардак седела,
през пармак гледала,
на родан је прела,
танко преприждала;
в лиг'ен је прала,
бело опирала.
Седела је Јана
заман три години:
од чардаци Јана
на двор не спаднала,
вонка не излезна.

Па здобила Јана
едно машко дете.
Свекърва и' вели:
„А стани си Јано,
та си се премени,
премени, нареди,
та си иди, Јано,
та си земи, снао,
две стовни у раце,
та си иди, Јано,
на Дримна на вода!
Вода да донесеш,
глава да омиеш,
дете да обанаш!
Па си стана Јана
и си зема Јана
две стовни у раце,
та си оjде Јана
на Дримна на вода:
вода си нализа,
и с Дримна зборува:
„Дримчице, водице,
студена, ледена!
Ти си ме донела,
ти да ме однесеш
на нашето село,
код мојата рода,
у нашето поле,
в зелено ливаѓе,
тамо саа, Дримно,
мои мили браќа
тамо трева косат;
тамо мои сестри,
танки дари белат;

тамо мои снахи,
тамо сено берат!"
А Дримна и' вели:
„Јано, мари, Јано,
ја не мога, Јано,
тебе да те носа,
тизе чекај, Јано,
сина да исчуваш,
та с него ќ'иеш
код твојата рода!"
Нали си водица,
па си ојде дома.
Омила си Јана
нејна руса глава
и обанала је
нејно машко дете.
Дете љуља Јана
и на дете вели:
„Расни, расни, дете,
бърже да пораснеш,
да ме водиш, дете,
код мојата рода!"

*Од с. Логодаж Горноџумајско*

Објаснение: р о д а н — чекрк за предење; л и ѓ е н — леген

## РУСА НЕВЕСТА

Русу, мър нивјасту!
Русин — свекар вили:
„Русу, мила снъху,
да сабираш, снъху,
питдисе аргате,
шиисе варзаче,
та да ги завидеш
на връх планината,
на гуљама нива,
жътва да ни жниет
ду бјала пшиница."
Сабрала и Руса
питдисе аргате,
шиисе варзаче,
та ми са станали,
та ми са утишли
на връх планината,
на гуљама нива,
жътва да ни жниет
ду бјала пшиница."
Куга ми и било
пу ден, пу пладнина,
та ми са седнали,
да ми пупладноват,

да ми ижуноват,
Русин свекар вили:
„Русу, мила снъху!
Хајди да си идиш
вечере да готвиш,
да ми са запретниш
и да ми са засукниш
та ти си стори
ду девит чисти пити,
и да си расточиш
ду девит баници."
Станала и Руса,
та си и наварвила,
та си и забурила
ду мъшкуту дети
на висока елха
на златина љулка.
Дума си утиди,
вечера зготвила,
таја устоила
девит чисти пити,
и си расточила
девит баници.
Туга хи и на Руса,
на Руса наум душло,
чи си и уставила
ду мъшкуту дети,
чи гу и уставила
у гора зилена,
на висока елха.
Наварвила Руса
дети да си тера.
Аргате срешнала
ја свекар хи вили:

„Руси, мър нивјасту,
Русу, мила снъху!
Мър каде ке идиш?
А тија му вили:
— Тате, мили тате!
Забурила си сам
ду мъшкуту дети
у гора зилена,
на висока елха.
Тија хи дети зели,
та ни хи казали.
Ја свекар хи вили:
— Руси, мила снъху!
Иди дети терај;
аку дети најдиш,
дума да си дојдиш;
аку гу ни најдиш,
дума да не дојдиш.
Утишла и Руса
у гора зилена,
на висока елха:
ниту љулка има,
ниту дети има.
Свалила си валјан појас
и гу приметнала
на висока елха,
и на елха вили:
„Елице, сестрице!
Кату ми кирдоса
ду мъшкуту дети,
и мене кирдосај,
дума да ни ида!
Куга ми и билу
вечер дувичери,

ни си дојди Руса,
ниту за вечере,
ниту за утрини.
Утидуха Руса,
Руса да си терат:
та си најдуха Руса
на елха убесина.

*Од с. Гајтаниново, Неврокопско*

Објаснение: **вили** — вели; **ижуноват** — ужинаат; **зилена** — зелена; **дети** — деге; **валјан** — валан; **дувичери** — довечера; **убесина** — обесена.

## ДВА ПОБРАТИМА

Никола е борба чинил
с Г'урето верен побратим:
Испаднаа Г'урови ножи,
убодоа млади Никола.
Земал Г'уро да си бега,
Никола му вели говори:
— Немој бегај Г'уро побратим,
иди викај сестра Тодора.
Кренал си е млади Никола,
тамам близу среди пато,
Никола вели говори:
— Оди, оди, Г'уро побратим,
нашите моми такви песни пејат.
Тамам долу под селото,
нешто му гласи заслушало.
Никола му вели говори:
— Нешто ми на темјан мериса.
— Оди, оди Г'уро побратим,
нащте цветја на темјан мирисат
А Г'уро ем вели, ем говори:
— Оди, оди, сестро Тодоро.
Тодора му вели ем говори:
— Чекај, Г'уро, верен побратим,
да источим две тенки баници,

да измеса две тенки погачи,
да наточим два здравеца вино,
да откарам на побратим каниска.
Г'уро и' вели говори:
— На нашето село каниска не карат.

*Од Петрич*

## МАРКОВА ЖЕНИДБА

Марко, млади Марко!
Марко Угре вели:
„Угре, мила сестро!
Изведи ми коне
на малата врата,
на мала вратница
пред жътата дуна,
искам да ида, сестро,
да ида на углав.
Какво јазе, сестро,
јазе да углава,
јако сиромашко,
га јако убаво,
соз малку дарове,
дарове и кошули:
не ќе да дарува,
ни старо, ни младо.
Џелепско, та грозно,
соз ногу дарове,
дарове ем кошули:
секо ќе дарува,
и старо и младо;
старо по кошула,
младо по кръпица,

дете по јаглъче?«
А Угре му вели:
»Марко, мили братко,
боле си углави,
целепско, та грозно.«
Ојде, ојде Марко,
углави Марг'ита,
целепска, та грозна,
соз ногу дарове,
дари, ем кошули.
Станаа, кренаа
ќитени сватове.
Куга било, Марко,
през гора зелена,
гората зелена,
пилците поеа.
Куга било Марко
през поле широко,
водата си тече,
и морето си тече:
кално-матно тече,
од брег до брег бие.
Та ојдоа тамо,
зема си Марг'ита.
Поведе ја Марко
през поле широко:
вода пресахнала.
Куга било Марко
през гора зелена,
гора повехнала,
грева исахнала,
пилци искупали,
салте останало,
салте едно пиле

у гора зелена.
Като пиле пое,
дури одговара,
и на Марко вели:
»Јазък, јазък, Марко,
на твое јунаство,
какво аро водиш
на враната кона!«
Позапре се Марко,
ка си дочу пиле,
на сватове вели:
„Е, вие сватове!
Стојте, почекајте,
назад ќе се врнем,
да оставим Марг'ита,
чорбаџиско чедо;
ќе земем Мариа,
јако сиромашко,
та јако убаво.«
Назад се врънаа,
китени сватове,
оставиа Марг'ита,
та си зеа Мариа,
сиромашко чедо,
та ногу убаво.
Поведе ја Марко,
през поле широко:
морето дотекло,
водите дотекли.
Куга било Марко
през гора зелена:
гора се развеселила,
и пилци си појат.
трева покарала,

Едно пиле пое,
дури одговара:
„Бре аферим, Марко,
на твое јунаство,
на твое убоство,
какво добро водиш,
на враната кона.
Води, води Марко,
та дома одведи,
да се ќердосате
сос убава Мара.«

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

## МИРА И ТАТАРЧЕ

Убава Миро момице!
Мира свекор говореше:
„Убава Миро; снашице.
Куга те свекор главеше,
сичко те село кудеше,
сал те башта ти фалеше:
»Штс имам Мира момица.
Лице има девојачко,
ја сърце има јуначко;
лозје копа за двамина,
жетва жене за троица;
сама си Пирот отима.«
А, сега, мори, што стоиш,
што стоиш, мори, што чекаш?
Пирот Татаре отеа,
дојдоа в пусто Кратово.«
Убава Мира невеста
нито стоја, нито чека.
Обана си машко дете,
обана и успа го,
и се на дете нарача:
»Нани ми нани, детенце,
зере ќе далек да ида,
дури у пусто Кратово«.

Улезна си у конушник,
изведе си врана коња,
врана коња нискогледа,
нискогледа далекстреља.
Тури седло се од сребро,
два попрага, до два смока;
тури узда лута змија,
назоби го леблебија,
напои го рујно вино.
Качи нога на зенгија;
до другата да си качи,
стигнала пусто Кратово.
Ка а видоа Татаре,
триста од страи умреа,
триста сос сабља посече,
триста сос коња погази.
Салте једно останало,
једно ми младо Татарче,
оно и' се милно моли:
»Немој ме мене, делио,
немој ме мене губити:
салте сам једно на маќа,
на маќа и на башта,
като једен страк босиљок
босиљок у градина.«
Измаа му остра сабља,
та на Татарче говори:
»Татарче, море Татарче,
кажувај се, од која си,
од која си покрајнина,
покрајнина и роднина?«
Ја Татарче и' говори:
»Делио море, делио.
Немам маќа нито башта,

туку имах една сестра
убава Мира момица,
и она је на далеко,
на далеко оженена.«
Ега ле е неговата,
неговата мила сестра,
мъртви са ги разделили.
живи са се пригърнали,

*Од Горноџумајско*

## МОМА ВОЈНИК

Личба ми се је личила,
вчера на новија пазар:
каурска војсќа ке иде,
кој има син и кој нема,
Банково син најнапреде,
он ќе им је бимбашија,
он ќе им реди војсќата.
Сирак Банко по двор оди,
по двор оди, раце кръши,
раце кръши, съзи рони?
Догледа го Радулинка,
на башта си говореше:
„Ој ле, татко по двор одиш,
зашто, татко, по двор одиш,
по двор одиш, раце кръшиш"
раце кръшиш, сълзи рвниш?"
Сирак Банко говореше:
„Радулинко, мила штерко,
какво јазе да не плача?
Вчера ми се личба личи,
вчера на новија пазар:
Се' ги на војсќа писаа,
мене најнапред писаа!
А јазека сина немам,

сина немам, син да прата,
брата немам, брат да прата,
па ја да ида, не мога".
Радулинка говореше:
„Мучи, тате, немој плака.
И това ле грижа береш?
Јазе на војска к'е ида,
ја ќе им сам бимбашија,
ја ќе им носа бајрако,
ја ќе им мира војската
сос братучеда Јована
и с братанеца Стојана.
Туку иди, мили тате,
туку иди на нов пазар,
та ми купи чисто руво
и ми купи врана кона,
ка седлана, не јаъна".
Па станаа, та кренаа.
Била им је бимбашија,
мирила им је војската,
носила им је бајрако.
Па станаа, та кренаа,
па ојда дури кот царо.
Куга било пред убава,
пред убава Лазарица,
влезнала је в јаърето
коне чеше, песен пое:
„Мила грижна, Лазарицо,
за која ми грижа идеш?
Мили мои девет сестри,
китите ле ми гајтање?
Свивате ле ми свилна руба?
Купихте ле ми паун перо,
паун перо лазаричко?"

Дочула ја царицата,
та на царо говореше:
„Е ти, царју, чести царју!
Мома имаш у војсќата.
Оцутра си поранина
вов дъбоките јаъри
кона чеше, песен пое,
на песната наричаше:
„Мила грижна Лазарицо,
за која ми грижа идеш?
Мили мои девет сестри,
китите ле ми гајтање?
Свивате ле ми свилна руба?
Купихте ле ми паун перо,
паун перо лазаричко?"
Па се чуди чести царо,
што да чини, ка да чини,
какво мома да познае.
Проговори царицата:
„Е ти, царју, чести царју!
Одведи ги у бахчата,
у бахчата, у цветќето,
росни китки да наберат,
та си гледај у војската:
сите китки ќе наберат,
па нагоре ќе и затнат;
што си је малка мома,
она китка ќе набере,
ќе ја затне на надоле,
тамо ќе си ја познаеш,
која си је малка мома.
Па си стана, та си ојде.
Одведе ги у бахчата,
зеа китка да берат.

Радулинка најнапреде
едно страче откинала
и го на нагоре затнала.
Царо не може да најде,
која си је малка мома.
Па повеле чести царо:
„Ајде да идем в градината,
у градината в јабъките,
да фръламе лечок џилит,
да бориме баш јабъки”.
Ату си говори царо:
„Штото си је малка мома,
она ќе фръли в нишињето,
ќе обари цръвливите,
цръвлигите, шујливите”.
Па ојдоа в градината,
Радулинка најнапреде
она фръли лечок џилит,
не го фрли де је да је,
на го фръли у връшките,
оборила баш јабъки.
Па не може да најде
која си је малка мома.
Проговори чести царо:
„Ајде да идем на крај море,
ако си је малка мома,
сите море ќе загазат,
ќе загазат најнапреде,
она ќе чека најодзаде,
тамо ќе си ја познаја”.
Па си ојдоа на морето:
штото беше малка мома,

ни стојала, ни чекала,
најнапреде загазила,
па не може да познае,
која си је малка мома.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: л и ч б а  л и ч и — се објавува, вика

## ЧОРБАЏИ ПРОЈЧО И БРАТ МУ

Е бре, Пројчо, чорбаџи Пројчо!
Пројчо има девет амбаре,
девет амбаре пъни сос жито.
Сиромах Стојан сиромах:
с девет деца сиромахчета,
на брата му вели говори.
„Ој ле братко, братко Пројчо!
Да ми дадеш кутел жито,
кутел жито за бога в заем;
пари немам да го плата;
ке ми умрат девет дечица,
десета им стара мајчица".
Пројчо му вели, говори:
„Братко ле, братко Стојане!
Нарачал сам од Цариграда
до триста коње да дојдат;
седи да си помогнеш,
да извадим триста чувалје,
да товарим триста кона,
да г'и пратим на Цариграда;
ако остане ќе ти дадам
кутел жито за бога в заем.
Ке си дочу млади Стојан,
седел је, та помогнал:
напъниа триста чувалје

товариа триста товаре,
испратиа на Цариграда.
Стојан му вели говори:
„Братко ле, братко Ројчо!
Извади ми са кутел жито:
ќе ми умрат девет дечица,
десета им стара мајчица".
Пројчо му вели, говори:
„Братко ле, братко Стојане!
За тебе, братко, не остана
да ти дам, братко, кутел жито".
На Стојана върло дожалело;
зема си празно чувалје
та си ојде дури дома.
Ка го видоа девет деца
дека не носи зърно-жито,
сите му девет умреа,
десета им стара мајчица.
На Стојана је дожалело;
па си стана, та си ојде
по таја гора арамлиа.
Собрали се шеесе души,
шеесе души се' дружина.
Пасе си трева зелена,
пије си вода студена .
Пројчо по гора не ќе д'иде
на стадо кръма да носи;
овчаре не ќе да цани
од брата му Стојан војвода.
Три години по гора оди
никак се Стојан не јави.
Пројчо си вели, говори:
„Стојан војвода је утепан:
Нема го ниде никаде.
Ќе ида в гора зелена,

да вида моје сиво стадо:
деветстотини овнове,
десета руда рудица".
Па си стана, та си ојде,
та си ојде в гора зелена
при неговото сиво стадо.
Таман је стадо накръмил;
брат му Стојан је догледал,
де кръми това сиво стадо.
Стојан војвода на дружина,
на дружина, вели говори:
„Дружина, верна зговорна!
Видите ле това там стадо,
де го чорбаџија кръми?
Това је стадо на брата ми,
на брата ми чорбаџи Пројчо.
Ајде стегајте кремењето
на пушќи тенк'и берданк'и,
на опинците — ремењето,
ќе спаднем крај сиво стадо,
брата ми Пројчо да фанем,
жив на ог'ин ќе го изгорим,
оти ме така напраи,
арамлиа в гора да ода".
Ка дочу тај верна дружина,
стегна одмах кремењето,
на танќи пушќи берданк'и,
а на опинци ремењето;
па ојдоа крај сиво стадо,
фанаа брат му Пројчо.
Навалиа силен ог'ин,
припекоа брат му Пројчо.
Брат му Пројчо говореше:
„Братко ле, братко Стојане!
Немој ме печи на ог'ине,

не ли ти је жал за мене?"
Стојан му вели и говори:
„Не ми је, братко, жал за тебе!
Печи се, братко, печи се!
Знаеш ле, братко, помниш ле
једнаш куга дојдох по жито?
Ти ми зрьно жито не даде
триста товари напъни,
триста коње испрати
на мене ми кутел не даде.
та ми измреа девет деца.
десета им стара мајчица.
Какво беше, братко, на мене,
за моите девет дечица,
и за мојата стопаница?!
На тебе ти не дожале:
за твојего милна брата,
за твоите братанчета,
за твојата милна снаа;
и мене са не ми је жално,
и менека ми се не гори.
Сега изгори, сам изгори;
па ќат деца да ти останат
и твојата, братко, невеста;
па ќат си кашта да чуваа,
ја не мога кашта да сфръта:
на мене је домо разнесен:
изгоре ми девет дечица,
ја менека ме пропади
на таа гора зелена;
три години трева паса
за твоите, братко, жалбове.

Тебе чеках, тебе фанах
ега ми срцето угасне.
Дури дума да издума
на Пројчоте душа искокна, —
на жив го ог'ин изгореа.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: д а  ц а н и — да глави, новниш — помниш

## ГРОЗДЕНА ВОЈВОДА

Гроздено, бела Гроздено!
Оди Грозда арамлија,
одила девет години,
арамлиски булук баша,
сос мила брата Стојана,
и с братучеда Јована.
Грозде браќа говореа:
— Сестро, Гроздено, Гроздено!
Доста оди арамлија,
да слезнеш доле у полето,
да готвиш танки дарове,
да те, сестро, ожениме,
да дом кашта намериме.
Послушала ги Гроздена,
слезнала доле у поле;
година дари готвила,
никој ми се не неаима,
да земе бела Гроздена.
Наел се Стојан сиромах,
чужда а кашта одведе,
чужда постилка легнаа.
Даде им Господ, даде им,
даде им машко детенце,
бесцен камен, златен пърстен
златен пърстен, лута змија.

Било дете касметлија.
Браќа и' тамо праштаа:
— Што чини сестра Грoздена?
Што чини нека да дојде
да ни побиде војвода,
малу и ногу за година.
Грозда им оттам испрашта
„Не мога, браќа, да дојда,
машко ми дете на раце."
Стојан и' вели говори:
„Ќе идеш, Гроздо, ќе идеш,
браќа ти са, кабил не је;
постари са, греота је.
Послушала го Гроздена,
па стана рано порано,
обанала машко дете,
обанала и успала,
ем успива, ем нарача:
„Да спијеш, дете, да спијеш,
дур до тамо да ида,
и од тамо да се върна."
Па заметна танка пушка,
и запаша остра сабја,
па си ојде у планина.
Ка а видоа браќа и',
од далек место чинат,
цръно и' ќепе послаа,
младо и' јагне печеа,
рујно и' вино точеа.
Па си је ошла Гроздена,
па на браќа говореше:
„Дремка ме е надремила,
ќе легна малку да дремна."
Па легнала Гроздена,
легнала малку да преспи,
на сон и' се прикажало,

ќе помине царска азна,
с девет млади азнатаре.
Па извадила Гроздена,
па извадила остра сабја,
та погуби девет млади азнатаре
па си зема тешка азна.
Раздели тешка азна,
па си је ошла Гроздена.
Било дете касметлиа,
па купи Стојан, па купи,
купи си църни биволе,
изора нива гулема,
насеа бела пченица.
Даде а Господ, роди се,
па даде Господ, па даде,
напуни Стојан амбаре:
па даде Господ, па даде,
па даде тешко скапија:
кутел пари — кутел жито.

*Од Горноџумајско*

## МАРИЈА РОБИНА

Мари Марие, ќурпе убаво!
Усаин Турчин рубини кара,
рубини кара, клети Влаини,
сички рубини бие и кара,
ќурпе Мариа највече бие,
највече бие, највече кара.
— Мари остај си машкоту дете,
мари остај гу горе над селоту!
— Бог си те убил Усаин Турчин
ка ќу кајдисам да гу остаа,
ќе заминаа селцки дръваре,
ќе заминаа, ќе гу земаа,
к'е гу земаа к'е гу фрълаа,
ќе гу фрълаа фуф пуста гора.
Турчину дума гувори;
— Мари кајдисај, та гу остај:
љулкъ му връзи за вита ела,
ваетер к'е роси, к'е ги искапе,
руса ќе роси, ќе гу искапе,
кушута мине, ќе гу надои".

И тја си рукна, та си заплаḱа.
— Бог си те убил Усаин Турчин,
ка ḱу кајдисам да гу остаа!

*Од с. Јакоруда, Разлошко*

Објаснение: **кајдисам** — се согласам **си рукна** — си викна;

## СТАЊАНИНЕ ГОСПОДИНЕ

Стањанине господине,
стани горе погледни не',
какви ти сме гости дошле
подобер сме глас донели:
пчели ти се изродили,
овце ти се изјагнили,
се' овчички ваклошатки;
коне ти се иждребили,
се' кобилки патоношки;
крави ти се истелили
се' кравички белопашки.
Стањанине господине,
стани горе погледни не',
какви сме ти госте дошли,
подобер сме глас донели:
пчели ти се изроили,
се' пчелички златнокрилца.
Тебе пеем, Стане господине
тебе пеем, бога славим,
да се цавтиш, да се китиш,

като ружа у градина,
сиви сокол у висина,
мрена риба у длъбина,
бел трендафил у градина.

*Од с. Влак, Мелничко*

## ПЕПЕРУДА

Пеперуда јоди, вај гугу тај
на Бога се моли, вај гугу вај:
„Дај ми, Боже, ситна руса, вај гугу вај
да се роди житу, просу, вај гугу вај,
житу, просу, царевина, вај гугу вај,
да се трошаа путунету,вај гугу вај,
да се пукаа амбарету, вај гугу вај.

Објаснение: да се трошаа — да се кршат; путуне — чардаци; соби, тавани;

*Од с. Белица, Разлошко*

## ДВЕ ДЕВОЈКИ

Две девојк'и по друм поминаха,
једна везе везан г'ерг'еф на скути,
втора плете плетен чорап у раце;
и викнаа две девојк'и запејаа:
дали има боље нешто одназе?
Што не може млад јунак без назе.
Де и дочу славеј пиле од гора,
оно викна провика се:
Нема ништо боље од мене,
што не може друго пили да пеје кату мене
Де гу дочу зелен здравец од гора,
и он рукна провика се:
нема ништо похубаво од мене:
Кога мине сиву стаду през мене,
размериса сичка гора од мене.
Де го дочу зелен босиљок од башче,
и он рукна провика се:
Нема ништо похубаво од мене,
што не може света вода без мене.

Де го дочу бела пченица од нива
нема ништо похубаво од мене,
што не може литија без мене.
Де ја дочу крива лоза од лозе:
ода рукна првовика се:
што не може света летург'ија без мене.

## ДВА ДАБА СЕ РАЗГОВАРААТ

Два доба стујут ис —ној срана,
идин друг си гуорет:
„Ја ни сом душул невен да стое,
ами сом душул да та завида,
да та завида, да та одвида,
да та одвида на наше земе.
Наше земе е рана гудина:
дваш в гудината трандафел цавте,
триш в гудината жутва жунат.
Та е заведи, та е удведи,
удведи на тјахната земе.

*Од с. Либјахово, Неврокойско*

Објаснение: стујут — стоат; ис-ној — на онаа; душул — дошол; завида — одведам; одвида — одведам;

## СТОЈАН И СТАДОТО

Допадна, Стојан, допадна,
грижове, Стојан, тажове,
мајка — му вели, говори:
— Сино, Стојане, Стојане,
камо ти, сино фесове,
фесове, сино, поеси?
Toj си и' вели, говори:
— Мајо љо. мила мајо љо,
не мој ма пита за поес,
за поес, мајо, за феса,
еми ма питај за стадо:
излјазе Френец од море,
та ми примами стадото.
Подај ми, мамо, кавала,
писана, недописана
свирена, недосвирена,
да ида, мамо, да ида,
на Ирин-Пирин планина,

на Пиринските върхове,
да си с кавала засвирја,
дано ма стадо чујаше,
дано са стадо завърне.

*Од с. Скребатно, Неврокопско*

Објаснение: г р и ж о в е — грижи; т а ж о в е — таги

## ОЈ МАРИНЌЕ, МЛАДА БОСНАРИНКЕ

Ој Маринќе млада Боснаринќе!
Што си дошла дор' од Босна боса? —
А Маринќа пашо одговоре:
Ој ле пашо, ој ле Осман пашо!
Дошла сам си дор' од Босна боса,
ем ќе ида дори в Цариграда,
да се плака царо и везиро
од твојата пуста силна војска,
сношти беха дома на конак,
та попиха девет бачви вино
десетата долненцка раќија.

*Од Разлошко*

## ЈАНГ'А И ТОДОРА

Село је бегало,
църна чума бије.
Село је бегало,
село Сминдерево,
па је останала
Јангината маќа
с Јанг'а мала мома.
Танко платно ткаје,
та да го доткаје;
свилен ракав везе,
та да го довезе;
ален чорап плете,
та да го доплете;
и она ќе бега.
Платно је доткала,
и чорап доплела,
и ракав довезла.
Станува, кренува,
станаа бегаа
у гора зелена,

при ела висока;
лулчица врзува
за зелена ела,
врзува, нарача:
„Еличко, сестричко
тука ти оставјам
Јанг'а, мала мома,
у шарена лулќа,
у свилени пелени,
у ибришим повој:
срна да замине,
Јанг'а да развије,
развије, повије,
роса да зароси,
Јанг'а да обана;
сњнце да огреје,
Јанг'а да исуши;
ветер да подуа,
Јанг'а да залуља;
пчела да помине,
Јанг'а да надои.
Ка је наричала
Јангината мак'а
се' је така било:
срна заминала,
Јанг'а је развила;
роса заросила,
Јанг'а обанала;
сњнце огрејало,
Јанг'а исушило;
ветер је подунал

Јанг'а је залуљал;
пчела поминала,
Јанг'а надоила.
Расла Јанг'а расла,
гулема порасла:
мома за главење,
и па за женење.

## УБАВАТА МОМА НЕ ОГРДУВА

Сминдарице ле, гиздава диојку!
Селу са разбјага, селу Сминдареву,
селу са разбјага, кој нагори кој надоли,
Сминдаричин башта прес Църну море,
Сминдаричина мајка през бјалик Дунав.
Устанала ми и љу Сминдаричица,
устанала ми и в златнити љулки,
в златнити љулки, љулки пуљулејќи,
ниту задуена, леле, ниту заљуљана,
ниту задуена, леле, ниту убанита:
вјатер ми подуна, Сминдаричица заљуле
роса ми заруси, Сминдаричица убани.
Та расна пурасна, та е најхубава,
најхубава ут моми и нивјасти.
Сминдаричица видјаха, та хи залјасаха
Де ми издојдоха руднини дојринки,
— Хат да хи дадем метла и лупата,
дори да измите, дори да изрини,
лице да напраши, дуно пугрузнеи.
С ръкав са убърса, дваш и похубава,

дваш и похубава ут моми и нивјасти.
Па си гуорет Сминдаричица диојка:
— Ха да хи дадем ситу и ришету:
житу да утсеи, житу и пшиница,
лице да упраши, дуно пугрузнеи.
Та хи са дали ситу и ришету:
житу е утсијала, житу и пшиница,
лице упрашила, с ихрам са убърсала,
с исхрам са убрсала, триш и похубава.

*Од с Грајшанинново, Неврокойско*

Објаснение: з а л ј а с а х а — се зачудија, се оштукнаа; х и — й; д у н о — за да;

## ЛИБЕТО Е ПОМИЛО ОД БРАТОТ

Елку Дамјанува, та па Стамјанува!
Утвела е Елка два коне на ода:
Един братува хи, други љубува хи,
Ода да ги пуе, ода да ги служи.
Братува хи коне мътна ода пуи
на старите чешми с сребърна чаше.
Ут-та пуминаха Елкинити друшки,
та на Елка велет, велет удгуорет:
— Мър, помилу ли е љубу уд брата?
Елка хми вели, вели и удгуори:
Богме, помилу и љубу уд брата,
чи куга ми бјаха расмирни гудини,
расмирни гудини, ниверни дружини,
брат си ми заведи жена с мъшко дети,
та си е приведи прес Църнуту мори,
ја мени устави на-пъте, распъте,
На - пъте, распъте, на друме, раздруме.
Де си ма е дочул ојну добър јунак,
та при мени дојди и си ма примини,
ут очи ми убърса сълзи огнени.

и си ма примини с чубанску руху,
с чубанску руху најприличну,
и си ми пудади чубанска тујага,
та си ма заведе, та си ма приведи
прес Църнуту мори, през белик' Дунав,
та заминахми на рамнуту поли,
през клету кунаре, през честу чадъре.
Кујнарин 'ма виде, та на ојну вели:
—Ојну добр ър јунак, подоб ър ти другар
Ни бја ли диојка коне бих си прудал,
коне бих си прудал љу нее да зема?
Втори кујнарин: „Ојну добър јунак,
Ојну доб ър јунак, подоб ър ти другар
подобар ти другар, гиди г'узел јунак!
Ни бја ли диојка, пушка бих си прудал,
пушка бих си прудал, љу нее да зема?
Трети кујнарин вели удгуори:
— Ни бја ли диојка, ракие да е испие?

*Од с. Гајтаниниво, Неврокопско*

## УБАВА НЕДА

Форли, Неду, тува биле,
тува биле омајниче,
омајниче, разделниче,
шту гу носиш на смил поес:
љу куго си пугледнала,
сјакигу си умаела:
и главену, ниглавену,
и женину, ниженину.

Дету бјаха женинити,
женити си уставеха,
теби, Неду, куповаха:
кој папуце, кој чурапе;
дету бјаха главенити,
главеници си уставеха,
теби, Неду, купуваха:
кој кожуве, кој синжире:
дету бјаха иргениту,
иргенки си уставеха,
теби, Неду, куповаха:
благи смокви и страфиди,

на Неда ги отнисаха.
Недината стара мајка
на селине удгуори:
— Ој селене, ој кметуве,
и трухица гуспударе,
четорица чеушлии!
Шту е толку миловати,
миловати, драговати?
Неда нема хамбар житу,
хамбар житу и пшиница,
бочва вину и ракие,
да ви пусти да ви пуи?

*Од с. Либјахово, Неврокопско*

Објаснение: папуце — пантофли; иргениту — ергените; трухица — трошка;

## СТОЈАН И ЗЛАТА

Стојан си Злате говори
„Злате ле, Злате убава!
Нешто ќе те попитам,
право да ми си кажала:
ка ви е село гулемо,
има ли моми убави,
и караг'узел невести
и църнооќи довици?
Има ле мома за мене?"
Злата му вели говори:
„Бае ле, бае Стојане!
Скоро је чума морила,
та ни момите истрила,
та нема мома за тебе."
Стојан си Злате говори:
„Злате ле, Злате убава!
Премени се, нареди се,
земи две стовни шарени,
та иди, Злате, на вода,
нали г'и вода студена,

Погледни, злате, в стовните,
ќе видиш мома за мене.
Па си се Злата не сети,
де дума Стојан за неа.
Стана си Злата, ојде си,
отишла дури дома си,
пременила се убаво,
зела две стовни шарени,
та ојде Злата на вода:
нали си вода студена,
погледна Злата в стовните,
сама се себе видела:
тогај се Злата сетила,
де дума Стојан за неа,
а ту му вели говори:
„Бае ле, бае Стојане,
оти тизе така думаш?
Еле сме пуста роднина:
чичо и тата два браќа,
мама и стрина етърви,
ние с тебе братучег'е?
Стојан и' вели говори:
„Злате ле, Злате убава!
Злате ле, пиле шарено!
Високо дърво сен нема,
ситни камење број немат,
сугаре јагне грех нема,
убава мома род нема."

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

**Об'аснение** **истрила** — **затрела;**

## ДЕНИЦА ДЕВОЈКА И ТРИЕСЕТМИНА ЈУНАЦИ

Собрали се триесе дружина,
собрали се слуга да служават.
Слуга им е Деница девоќа.
На си Деница чеша подала.
Проговорат триесе дружина:
— Ој убава, Денице девоќо!
Сите не' наред слуга послужи,
можеш ли не' сите заљубити?
Проговори Деница девоќа:
— Е виека, триесе дружина,
ја не мога да ве пољубити,
ја ќе љуба едного јунака,
едного јунака Јован сејмен!
Си дружина ниско погледнаа,
ниско погледнаа, съзи порониа.
Проговори Деница девоќа:
— Кој јунак ќе преплива през Дунав,
да си иде в Кара-Влашка земја,
да набере дуни и неренџи,

тове јунака ја ќе си зема!
Јован вели, вели и говори:
— Ој убава, Денице девоко,
ќе си препливам през Дунава,
ја ќе ида в Кара-Влашка земја,
ќе донеса дуни и неренџи.
Па преплива Јован през Дунава,
та си ојде в Кара-Влашка земја,
та е набрал дуни и неренџи.
Куга се Јован наѕад врашташе,
куга било на пръвата растока,
фана Јован коне до колена;
куга било на вторката растока,
фана му коне под зенг'ии;
куга било трећата растока,
фана јунак до рамења.
Викна Јован јунак, што може:
— Е виека, триесе дружина,
погна ме риба до рамења!
Дружина му велат и говорат:
— Ако, нека, Јован сејменине,
се' тизе борба да си надбориш,
се' тизе борба на си надбориш,
се' тизе камен да си натфрълаш,
и тизека мома да си земеш!
Опрегна се Деница девоќа,
опрегна си поли и ракаве,
та си заплива през Дунава.
Јован и' викна од сред Дунав:
Наѕад, наѕад, Денице девоќо
јазе лажа моите дружина,

дали си држат зговорна дума!
Исплива си Јован сејменчето,
та изнесе дуни и неренџи·
Па си зема Деница девока.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: р а с т о к а — длабоко место, длабочина

## ЧОРБАЏИСКА ТОДОРА И ТЕРЗИИ

Бре чорбаџиска Тодоро,
бре сиромашка изгоро!
Видиш ле поле широко,
в сред полето дърво високо,
до дърво студно кладенче,
до кладенчето одарче.
На одарчето седеа:
до дванаесе терзии,
до тринаесе шекъртќи.
Терзии водни г'аволје,
та бели саи шиеа,
и малќите моми слават:
„На сите моми сошихме
по бела саја к'итена,
само на Тодора не сме,
бре ка не дојде Тодора!"
Таман си това думаа
ете Тодора воз поле,
за рака води братанче,
од далек иде и вика:
„До дванаесе терзии,

терзии водни г'аволје!
Да ми шиете сајчето,
сајчето бело китено:
без аршин да го мерите
без ножи да го кроите,
без игли да го шиете,
без конци да го сватите,
убаво да го шиете:
колку са ѕвезди на небо,
толкува шарми на него."
Терзии велат говорат:
„Бре чорбаџиска Тодоро?
ти да ни месиш погача:
без сито да ја отсееш,
убаво да ја отсееш,
без вода да ја замесиш,
без ог'ин да ја испечеш!""
Бог је помогнал Тодора:
подухнал је тии ветер,
отсеја чисто брашненце,
зароси ситна росица,
замеси бела погача,
огреја јасно съненце,
испече бела погача.

*Од с. Габрово, Горноџумајско*

Објаснение: шеѓртк'и — чирачки

## ДЕВОЈК'А И СЛАВЕЈ ПИЛЕ

Облагала се девојк'а
сос славер пиле да пое,
да пое, да се натповја:
ако натпое девојќа,
да му отсече крилјата,
крилјата до рамењата,
и да му отсече нозете,
нозете до колената.
Ако натпое пилето,
да и' пресече рацете,
рацете до рамењата,
да и' извърти очите,
очите од руса глава.
Да и' пресече косата,
косата до руса глава.
Па станаа, та ојдоа,
ојдоа в гора зелена,
најдоа дърво високо:
појаа три дни, три ношти.
Еле је пусто пиленце,
оно је водно г'аволче:

појаск'и предремало,
натпојало је девојк'а.
Зема раце да и' сече,
девојка му се молеше:
„Пиленце мило славерче,
една ми рака отсечи,
една ми рака остави:
грозна је мома без раце.
Едно ми око извърти,
едно ми око остави:
грозна је мома без очи.
Една плетенка отсечи,
една плетенка остави:
грозна је мома без коса".
„Девојк'о, мари, девојк'о,
зашто се тизе облагаш
сос славер пиле да поеш?
Не оставам ти рацете,
ни ти оставам очите,
ни ти оставам руса коса,
оти сам те натпојало,
оти сме облог чинили."
Па и' пресече рацете,
рацете до рамењата,
нозете до колената.
Косата до руса глава,
извърте и' очите,
очите од руса глава.

*Од с. Габрово, Горноџумајско*

Објаснение: појаск'и предремало — пеек'и предремало.

## ДИМКА БЕЛИ НА РЕКАТА

Димка бели на реката,
на реката, на лаката,
под връбата столовата.
Дето минат кириџии,
кириџии разложање,
та на Димка говореа:
— Море Димко, моме Димко,
дај ни, Димко, од платното,
ние тебе од виното;
дај ни, Димко, од кръпите,
ние тебе од ракијата.
А Димка им говорше:
— Кираџии, разложање,
ни ви давам од платното,
ни ви зимам од виното,
ни ви давам од кръпите,
ни ви зимам од ракијата,
туку искам това момче,
това момче кирајџиче,
штото кара девет коње,

девет коње товарени,
десети јаъница.
Кириџии и' говорат:
— Море Димко, моме Димко,
това је момче углавено,
за свадба му вино носим,
вино ем лута ракија.
А Димка им говореше:
— Ако си је углавено,
здраво дома да си иде,
ош по здраво да си најде;
ако не је углавено,
болно дома да си иде,
ош поболно да си најде.
Мари веро, лута клетво,
та не било углавено,
по пат се је разболело,
ош поболно дома дошло.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: — ј а н и ц а — јаваница

## ЗААРИНО МОМЕ . . .

Заарино мори, малој моме!
Зтарина ув градина,
ув градида веза визе,
веза визе, песна пее,
и на песна наречова:
— Блазе, блазе који ме има,
тешко горко, који ме гледа.
На плет стои лудо младо,
та и' слуша зборовете,
и на Заарина говореше:
— Заарино, малај моме,
закопчај си питељките,
питељките на илеко,
и си връзи алтънито,
алтънито на гърлото,
да се гърло ни билее,
да ми душа ни припада.
Ја Зара мо говореше:
— Прејди, лудо, закопчај ги,
и ми връзи алтънито,

алтънито на грълото,
да ти душа ни припада.
Ја лудо и' говореше:
— Заарино, малај моме,
да бех вода, притекал бих,
да бех змија, прилазил бих,
да бех пиле, прилитнал бих,
ама сам си пусти човек,
та ни мога што да чина.

*Од с. Хотово, Мелничко*

Објаснение: пительките — петлиците

## СТОЈАН И ЗААРИНА

Заарина у градина,
у градина под трендафил,
под трендафил г'ерг'еф везе,
на г'ерг'ево свилен јаглък,
на јаглъко златно перо,
на перото златна игла,
на иглата жът клободан;
перо везе, песен пое:
»Честит, Боже, кој ме има,
благаток, кој ме земе!"
Стојан стои та ја слуша,
ем ја слуша, ем ја гледа,
та ја гледа кроз три плета,
да је кабил прерипил би,
да је пиле прелитал би,
да је вода прокопал би,
да је змија прелазил би,
оно је човек та не може.
Па си стана та си ојде,
па си ојде дури дома,

на маќа си говореше:
„Какво добро јазе видох,
Заарина у градина!
Иди, мале, сакај ми ја!
Ако ми ја дадат, мале,
бърже иди, бърже дојди,
абер, мале, ми донеси,
дулг'ери мале, да викаме,
каштата да си зградиме;
ако ја не дадат, мале,
постој, мале, погледај ја,
бърже се, мале, не враштај,
абар, мале, не доноси,
к'е к'е ида, мила мале,
по пуста гора зелена,
вече не к'у назат се врата,
за това пусто девојче!"
А мак'а ме говореше:
„Одих си, Стојане, одих,
ама не ми ја дадоа,
чума ја је ударила,
ногу болна, сину, лежи,
сину ле, ке да се умре!"

*Од Горноџумајско*

Објаснение: клободан специјален конец за везење

## ТАЖНА ВЕНА

Вена маќа ситно плете,
ситно плете, ќе ја води,
ќе ја води на нов пазар,
на нов пазар, на панаѓир,
па станаа, та кренаа,
ојдоа на нов пазар,
на нов пазар, на панаѓир.
Панаѓир се разносеше,
ка видоа тажна Вена,
панаѓир се засобира
над нејната убавина.
Никуј ми се не наима
да попита тажна Вена
мома ле или невеста,
ил' караѓузел довица!
Наело се царевото,
царевото азнатарче,
да попита тажна Вена:
„Мома ле си иљ' невеста,
или премлада 'довица?"

Тажна Вена говореше:
„Маре лудо, лудо младо!
Ни сам мома, ни невеста,
ни довица в довиците,
ете саа три години:
арманаса невенчана
за Никола папукчиа,
ако искаш да ме земеш,
тури триста на три места,
тури двеста на две места,
купи тоар суо грозве,
купи страна леблебиа,
та па дојди да се земем!"

*Од Горноџумајско*

## РУСАНА И МАЖОТ И'

Ој Русану, Русану дивојку!
Што си шеташ пу високи чердак,
та туку гледаш нагори, надолу,
та највиче към широку поли?
Дали ти и дети умрјалу,
или ти и лјуби загибналу?
Тја му вели удгувори:
— Не ми и дети умрјалу,
туку ми и љуби загибналу,
ету вече девит гудини.
А тој вели — удгувори:
— Остави си Русану, негу,
нии двата да са земими.
— Јуначе, љубнива прилику!
Девит гудини гу съм чакала,
ошти дваш пу девит шти гу чакам,
ала другигу ни зимам!
А тој и' удгувори:
— Ами да гу видиш, пузна ли ќеш гу?
А тја му одгувори.

— Да гу виде, ќе гу познам:
Пуд капата нишан има,
и на градити нишан има.
Тој си свали капата уд главата,
та си виде нишан на главата.
Дур туга гу и упузнала,
че си и нејнуту љуби.

*Од с. Кремен, Неврокойско*

Објаснеиие: з а г и б н а л у — загинало; љ у б н и и в а п р и л и к у — што личи на либето; г а р д и т и — градите

## ЦАР КОНСТАНТИН И МОМА Г'УЛМА

Г'улме, мала моме!
Царо Г'улме вели:
— Г'улме, мала моме,
што е цвилба, Г'улме,
у вашето село,
у вашата маала?
Дали ви са, Г'улме,
коње украдени,
или ви са, Г'улме,
ѕиди сотурени,
ил ви са, Г'улме,
моми пограбени?!
А Г'улма му вели:
— Цару Костадине,
нито ми са, цару,
коње украдени,
нито ми са, цару,
ѕиди сотурени,
нито ми са, цару,
моми пограбени,

два се млади, цару,
два се млади биат
три дни и три ношти
над една девоќа,
кој да си ја земе,
ти да доеш, цару,
ти да г'и погодиш.
А царо и' вели:
— Г'улме, мала моме,
ќе дојда, Г'улме,

ја ке г'и погода:
сека мома, Г'улме,
на сеќи јунака,
а тебека, Г'улме,
јазе ќе те зема.

А Г'улма му вели:
— Цару Костадине,
одила сам цару,
седемдесе лета,
скинала сам, цару,
седемдесе саи
се' бели ќитени,
оште ќе ода цару,
оште седем лета,
та ќе скина, цару,
оште седем саи
се' бели ќитени!
А царо и' вели:
— Ошт ќе одиш, Г'улме,
петок и сабота,
у недела, Г'улме,

свадба ќе ти чина;
на менека, Г'улме,
петли грамотити,
а на тебе, Г'улме,
венци лопотити!
Па е ошел царо,
царо Костадин,
та г'и е погодил:
моми за јунаци,
а Г'улма за царо.
Оште е одила
петок и сабота,
у недела Г'улма
премлада невеста.

*Од с. Лагодаж, Горноџумајско*

Објаснение: — ц в и л б а — пискотници;

## БОГАТА И СИРОМАШКА МОМА

Дојди, Раду, дојди,
тора дувечере,
да си видиш, Раду,
свои милни брате,
как се приминоват,
Раду, мори диојку!
Ки надјанат, Раду,
арнаутски ризи,
въз ризити, Раду,
Смиљан илеце,
въз илеце, Раду,
валјан поеси,
въс поеси, Раду,
зилену силјахе,
на силјахе, Раду,
иручки ножуве;
ки надјанат, Раду,
самур калпаце,
чи ки идат, Раду,
в селу Сангеливу

моми да углеват,
моми за нивјасти.
Да хми оръчами,
Раду, заръчеми,
да ни гледат, Раду,
зингиску хубаву,
ам да гледат, Раду,
Љапу сјурмашку.
Чурбажиску, Раду,
с пълна ракла приќе;
повеки приќие,
помалку хризие.
Сјурмашкуту, Раду,
с помалку приќие,
повеки хризие,
с помалку приќие,
с идна тенка риза
и с един бјал фистан:
само ги и прелу,
само ги и ткалу.
Чурбажискуту и
с пълна ракла приќе:
чузди са и прели,
чузди са и ткали,
чузди са и везли.

*Од с. Гајтаниково, Неврокопско*

Објаснение: смилјан илеце — елеци како смил; иручки ножуве. — јУрички, турски ножови; приќие — прит, мираз од момата; ракла — сандак невестински; чузди; — туѓи;

## КОГА ЈА ВЕНЧАВААТ НЕВЕСТАТА

Девојчице, цръвена јабако,
еднаш минах през вашето село,
еднаш минах та па те излагах,
а камо ле повтор да повтора,
извел бих те на връх на планина,
де се вие каил детелина,
среди каиле камен столоват,
на камено млад неженен стои,
та си брои месеци и години:
— Е годино, моја неправино,
е месече, турски помошниче!
Заискал бех една малка мома,
заисках ја од мала, маленка,
та ја исках дури до гулема,
та па ми ја мене не даваа,
дадоа ја другиму у селото,
а менека кум окумија,
постар брата старек го турија,
помлад брата девер деверија.
Дојде заман да ги венчаваме,

запојаа проклетите моми,
запојаја г'аволската песен:
– Венчај, куме, немој издишати;
слагај венци, немој луто клети.
А јазе им вела и говора:
— Мари моми, мари луди ли сте?
Ја не къна, сръцето ми къне,
ја не издишам, душа ми издиша?
Каил ле си, Боже, или не си!
Да бог даде мојата кумица
вековита като качунчица,
омјазита като игличица,
род да роди, като връба гројзе,
да исчува като кукавица,
да испрати дето леставици.
Мари веро, мари љута клетво,
ка ја прокле кумо Господине,
ка ја прокле, се' ја така стигна.

*Од с. Лешко, Горног'умајско*

Објаснение: каил детелина — ковил детелина, плаинско цвеќе; старек — старосват; омјазита како игличица — со израз како игличица;

## МОМА СЕ ОТРУЛА

Ој Јану, Јану, хубава Јану!
Хубава Јана пу дори ходи,
Ръки си кърши,
сълзи си рони,
сълзи си рони, Богу се моли:
— Ој Боже, Боже, ој мили Боже!
Што ми е драгу младу да умра,
младу да умра, младу зилену,
младу зилену, ни углавену,
ни углавену ни уженину,
ни китка далу, ни пърстен зелу.
Дучула и Јанина мајка,
на Јана вели, вели гуори:
— Ој Јану, Јану, ој мила керку!
Ако ти е драгу младу да умреш,
младу да умреш, младу зилену,
мър иди, Јану, в гора зилена.
Таму ки најдиш дърву смирика:
Ут негу хапни, ки са разбулејш,
прит негу легни, ки да умреш.

Јанина мајка на смјах гу рече,
хубава Јана смјах ни знае:
утиди Јана в гора зелена,
там најди Јана дърву смирика.
ут негу хапна, разбулјала са,
пут негу легна, умрјала е.
Та е викнала Јанина мајка:
— Ој Јану, Јану, ој мила керку!
Мър јази Јану, на смјах ти рекух,
па ти си Јану, шека ни знајла.

*Од с. Гајтаниново, Неврокопско*

Објаснение: пу дори ходи — по двор оди; смирика — смрека; шека — шега;

## НА ДЕТЕ

Јоване галено дете!
Јована мајка галила,
пресно го млеко ранила,
ројно го вино појила:
Расти ми расти, Јоване,
да си те мајка ожени,
да си се с тебе радува.

*Од Разлошко*

## СИТНА РОСА РОСИ...

Ситна роса роси,
ситна та студена,
дребна трава расте,
паун ми ја пасе, —
перата му капјат,
момите ги збират,
та ги китки вијат,
и ги припродават:
китка за илјада,
перо за стотина.

*Од Рззлошко*

## ДЕВОЈЧЕ МЛАДО УБАВО!

Девојче младо јубаво!
немој ми мина през двори,
не задавај ми јадове,
малко ле, уи са мојите;
та што да чине с твојите?
Девојче младо јубаво!
Ти в мене гледај, ја в тебе,
да ти испишем лицету
на турцка бела хартија,
да носе мајци да види,
какво сам љубъф зањубил,
кату фиданче в градина
пролетно време в маија
кога цвеќето цафте.

*Од Разлошко*

## РАЗДЕЛБА

Кату си стагаш врањата коња
да багаш, луду, да багаш;
а мене младу куму јуставеш?
Јуставем, луду, јуставем,
јуставем си те на двате маќи
две маќи, моме, маштеи;
јој ага ти се жалба нажали
нажали, јагне нажали,
јој качи си се там на чердаци,
чердаци, јагне чердаци,
јој да пугледаш нагоре надолу
в гурата, јагне, в гурата
јој де ми роси ситна ми роса,
де роси, моме, де роси;
јој да не мислиш ќе је од Бога
јут Бога, јагне, јут Бога,
јој тава си са муите съзи
за тебе, севдо, за тебе..:
јој ага ти се још по-нажали
нажали, моме, нажали:

јој качи си се па на чердаци,
чердаци, јагне, чердаци
јој та пугледај јоште по-надолу
Ф'пулету, севду, ф'пулету;
јага си видиш тевни ми магли
јој магли, моме ле, магли;
да не мислиш ке је јут Бога,
јут Бога, јагне, јут Бога;
јој тава си са муите жаљби
за тебе, севду, за тебе.

*Од Разлошко*

Објаснение: г у р а т а — гората; п у л е т у — полето.

## ШТО МИ ШЕТАШ ПО ДВОРОВЕ

Што ми шеташ по дворове, Марије.
Моји двори друми не са, јагнеле
што ми шеташ по башчета, Марије
моја башче гора неје, јагнеле,
што ми шеташ по чердаци, Марије,
моји чердак пусти неје, јагнеле.

*Од Разлошко*

## МИЛА ЛЕ РАДО ХУБАВА!

Мила ле Радо хубава!
Мило ле ти је за мене,
какво то је мене за тебе?
Мили Никола тај драги!
Видиш ле онаа планина,
на планината маглата;
такова ми је на срце
и на срдечни корене
и на белите дробове:
такова ми је за тебе.

*Од Разлошко*

## ШТО МИ ЈЕ МИЛО,

Што ми шеташ по дворове, Марије.
Дилбер Стојано моме,
о вас да дојда, на стол да седна
вино да пија, ти да ме служиш,
јаз да ти гледам црните очи.

*Од Разлошко*

## ЗАПАЛИ, ВИДО, БОРИНА

Запали, Видо борина, Видо моме
Борина, Видо моме,
да ти ни влјага в тевнина, Видо моме,
в тевнина, Видо моме,
да ти ни строша вратата, Видо моме,
вратата, Видо моме.
— Јако ми строшиш вратата, лудо младо
вратата, лудо младо,
имам си браќе г'улгере, лудо младо,
г'улгере, лудо младо,
та пак ша ми ја исковат, лудо младо,
исковат, лудо младо.
Запали, Видо, борина, Видо моме,
борина, Видо моме;
да ти не влјага в тевнина, Видо моме,
в тевнина, Видо моме.
Да ти не строша гердана, Видо моме,
гердана, Видо моме.

— Имам си браќе кумжие, лудо младо,
кумжие, лудо младо,
та пак ша ми го излеіат, лудо младо,
излеіат, лудо младо.

*Од с. Козачевица, Неврокойско*

Објаснение: кумжие — златари, куіунџии;

## СНОШТИ ТИ ДОЈДОХ

Сношти ти дојдох, пиле ле Јово
тебе ни најдох,
љо си ти најдох,
пусти постели,
на постелите,
до два анжара,
та г'и побарах,
та са јободох,
на дјасна ръка,
на лева нога, —
ръкав завезан,
та ни довезан:
чурап заплетен,
та ни доплетен.

*Од с. Ковачевица, Неврокопско*

## СТОЈАНЕ, МОРЕ СТОЈАНЕ!

Стујане, море Стујане!
Разви са гора зилена,
в гора селу гулјаму,
в сред силоту хору играше,
русу момиче хору извождаше:
всити гу мумчета искаха,
и млад Стујан гу заиска:
Тој гу иска, тја гу неки,
Пупита са млад Стујан
на стари баби и малки моми·
— Малки моми, мои, сестри!
Кажети ми, как да зема,
как да зема тае мома?
— Стујане, море Стујане!
И тува ли да та учим?
Иди си у момини двори,
та запали моминити двори:
ште излјази мома да гаси
с два зелени бардаце,
тугава си пресигни,

хвани си мома за ръка.
И Стујан си ги послуше:
Запали момини двори,
излјазла момата да гаси
с два зилени бардака,
и Стујан си и присигна,
та е хвана за вита гривна,
извити и гривната.
Момата му са присмјала:
— Стујане, море Стујане!
Куга ни си бил кадърин,
зашто са барем закачеш?

*Од с. Кремен, Неврокопско*

## СВАДБАРСКА

Ут тука, керку, ут тука,
коштата, керку, и плјамнета!
Ја друшкити хи гуорет:
чи ти расипа коштата,
Мор, поварни са, поварни,
гиди наше другарку,
та на мајка зарочеј,
да залива бусилче:
вечер, утру с јудица,
на пладнина с сълзица.

*Од с. Либјахово, Неврокопско*

Објаснение: коштата — куќата; плајмнета — плевната; бусилче; — босилче;

## ПРЕД СВАДБАТА

„Калину диојку,
Мори луда млада!
Шту си пувјанала,
Пувјанала, пусохнала,
ікату призрјалу просу,
зрјалу, призрјалу,
дури укапалу?"
Калина ми гуори:
„Друшки, мори друшки,
ниверни другарки!
Мори ум немали,
мори ум имали,
мори как да ни вјана,
ни вјана, ни сохна,
зарочел и Силим,
Силим добър јунак:
Што прави, да прави
Калина диојка,
дари да ми готви:
двјасте и двјасте,
триста и тристе".
Друшки хи гуорет:
„Калину диојку,
мори луда млада!

Мори ти му зарочеј:
Што прав'и, да прави
Силим добър јунак,
калдарми да гради,
Ут момкуви дори
ду момини порти".

*Од с. Либјахово, Неврокопско*

Објаснение: хми — ми;

## ЈАРЕБИЦА

Јарибинчице, пили шарину,
пили шарину, јагни галину!
Чудила са и јарибинчица,
де да са скрие, де да са дјани:
Литнала си и јарибинчица,
јарибинчица у купен пшиница,
и там 'и најде луду младу.

*Од с. Либјахово, Неврокопско*

Објаснение: јарибинчица — еребица;

## КОГА ЈА ИЗВЕДУВААТ НЕВЕСТАТА

Изгреа сънце
од Невер балкан.
Та не је сънце,
малка је мома.
Брат сестра води
по равни двори,
сестра се моли:
— Братко ле, мило братенце,
води ме братко по двори,
по баштини ми дворове,
да ода да се наода.

*Од Разлошко*

## ИЗРАСЛО ДРВО ВИСОКО

Израсло дрво ви́соко,
пустило стебла широ́ки,
потсеко стебло и ду́кан.
Ду́канџији кујунџији
златени седла ковеха
и позлатни озди́ лејеха
и се' јунаци ружаха
ке ќа за мома да идеја,
за мома Јелка бела презморка.
Кога за Јелка појдоха,
вишни череши цафтеха;
кога се с Јелка врнаха,
вишни череши узрели́,
кум господин зобаше
и Јелци говореше:
— Јелко ле бела презморко,
Кога за тебе идехме,
вишни череши цафтеха,
кога се с тебе врнахме,
вишни́ череши узрели.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објаснение: о з д и = у з д и

## ЈАНИНЧИЦЕ, МАЛА МОМЕ

Јанинчице, мала моме!
Попросија Јанк'а мала мома
три дни од да оди од рода далеко,
четири дни од милната мајка.
нек'е Јањк'а д'иде де ја мајка дава,
току иска д'иде де ја срце тегле.
Говореја Јаничини брак'а,
„Г'иди Јањк'е, г'иди наша сестро!
Немој оди де те срце тегле,
туку иди де те мајка дава:
нија сме ти деветина брак'а
та к'ем тебе често да доходим,
сек'и петок и неделе".
Послушала Јањк'а нојни брак'а,
не отиде де ја срце тегли,
на отиде де ја мајка дава.
Поминаха девет годин време,
Јанинчини брак'а не дојдоха,
кога била десетата пролет,
на Јанк'а се жалба нажалило,
та си флезе в гардина да плаче,
говореше Јанинчина золва:
Г'иди Јанк'е, г'иди наша снаше!
Какви Турци двори испалија?

Прилегаја на твојите брак'а.
Ка излезе Јањк'а, млада Јањк'а.
Гале били Јанинчини деветина брак'а
једному је рака целивала,
фторому је к'итка подавала
трек'его је пригрнала,
пригрнала, целивала,
у раце му и' душа искокнала.

*Од Разлошко*

## ЈАЗАЏИЧЕ СВАДБА ЧИНИ

Јазаџиче свадба чини,
от четврток до четврток,
на вечер му ферман дојде,
што праи да праи,
да набере силна воск'а,
да ја води на Московo,
да се бије сос Московo.
Јазаџиче коња ружа,
коња ружа съзи рони,
девојче му диван чини,
та и вели говореше:
што би толко безризично!
Нија с тебе ни легнахме,
ни легнахме, ни заспахме,
ни се на соњ целивахме.

*Од Разлошко*

---

Безризично — несреќно; ризик (il risico) среќа

## МАРКО КОЊА КОВЕ

Ранил и Марку
рану в нидјале,
да ми куве бърза коне,
да гу куве сребърни петали
и с маламни гоздуви.
Ја конче му вели удгуори:
Ој ти Марку, Марку мој ступане!
Кат ма кувеш, Марку,
толку рану в нидјале,
дали ми мислиш, Марку,
поте да патоваш,
или ми мислиш, Марку,
друма да друмоваш?
Ја Марку му вели удгуори:
Ој ти коњу, коњу мој другарју!
Ништа, коњу, поте да патовам,
ниту, коњу, друма да друмовам,
ам ште ида, коњу, в Будима града,
в Будима града за млада нивјасата:

мени дари ше дарјут,
ут главата, коњу, дур ду петити,
теби, коњу вину ше напујут
с'гулјама чаше сидимдисе уки.

*Од с. Либјахово, Неврокопско*

Објаснение: **нидјале** — недела; **сребрни петали** — коњски плочи; **маламни гоздуви** — позлатени клинци;

## АХМЕТ МЛАД БАЈРАКТАР

Фитвиљу, кузум, Фитвиљу!
Што не си, кузум, на хоро?
Хоро је грозно без тебе,
кату воск'а без мене. —
Ахмете, аголе, Ахмете!
Фчера сам била на пазар,
голему чуду видела,
јаничаре се писуваха,
на воска, аго, да 'идеја. —
Фитвику, кузум, не чу ле,
дали и мене писаха? —
Најнапред тебе писаха
млад бајрактарин да будеш
халени барјак да носиш.

*Од Разлошко*

Објаснение воска — војска; халени — алов, црвен;

## ИЗРАСНАЛО ВИСОКО ДРВО

Цене, сложи чаша на трапеза,
деј гиди, Цену, моме кукону,
деј гиди, прилепску дивојче!
Кату служи, дури задрјамалу,
расипалу тува рујну вину'
дету капна тува рујну вину,
там исникна едно више дърву,
вишем, више — ду сињуту небу,
стебло пусна пу се Влашка земе,
цафтом цафти се карагроше,
заварзаха се жљлти жљлтице.

*Од с. Кремен, Неврокопско*

# ЧУДО ВО ЃРАД БУДИМ

Еднъш сън худил в Будима града,
таму съм видјал едно чуду, чуду,
едно чуду, чуду, — гъска путована,
гъска путкована, мишка зајуздина,
мишка зајуздина, мишка пълховита.
Пу мишка иди кумица леса,
пу леса иди сиву зајченце,
пу зајче иде суру елинче.
Гъската мјаса, камила да бъди.
чи на високу гледа, на широко стъпа;
мишката мјаса, нивјаста да бъде,
чи ситну ходи и ниску гледа;
лисица мјаса кукона да бъди,
чи кипру јаде, и са честу бърше;
зајчету мјаса падарче да бъди,
чи на куленца јади, и високу гледа;
елинче мјаса, Татарин да бъди,
чи каде иди, скору духожда

*Од с. Кремен, Неврокопско*

Објаснение: **зајуздина** — зауздена; **мишка плъхувита** — глушец; **леса** — лисица; **мјаса** — личи; **куленца** — коленца; **кипру јаде** — чисто јаде;

## ПУШКА ПУКНА

Пушка пукна из Будина града,
па јудари един син у мајка,
удари го между двете очи,
между двете очи царнооки.
Татко нема, куршум да извади,
мајка нема, поварзи да најде,
брате нема, мехлем да донесат,
љубе нема, конце да напреде.
Зададе са сива кукувица,
сас кљувтун му куршуме извади,
од крилја му поварзи дерјаше,
од ноги му конце развиваше,
од уста му мехлеми испљуваше.

*Од с. Скребатно, Неврокопско*

Објаснение: **поварзи** — завој; **кљувтун** — клун;

## ЗАПЛАКАЛА СТАРА ПЛАНИНА

Заплакала Стара Планина
дочула е Перин Планина,
одговорила Перин Планина:
„Зашто ми плачеш Стара Планина?"
„Как да не плача, как да не жала:
сека година буљук ајдуци,
таја година девет буљуци.
Згазиха ми ситната трева,
разматиха студната вода,
истрошиха зелена гора,
укървавиа белите камени.
Еден ми е буљук меленичане,
втори буљук петричане,
трек'иот буљук струмничане,
четвърти буљук тиквешане,
пети буљук прилепчане,
шести буљук кучанчане,
седми буљук џумалиџане,
осми буљук од пролошчане,
девети буљук Арнауте.

*Ст. Верковић, Народне песме македонски бугара, бр. 280. Белград 1860 г.*

## АЈДУЦИ ЗАБРЕЖДАНИ

Забреждане се ајдуци,
изишли се из Забреже,
та си пошли низ Морава:
напред иде хајдук Осман,
и понего Шемширчету.
Ручок ручет у Петровци
та са пошли у Павловци,
да палеја да хараја.
Догледа и хајдук Стојан,
милну сестри отговори:
— Дај ми, сестро, дъга пушка,
дъга пушка, остра сабја.
Пушка пукна, Осман падна,
фтора пукна, Шемшир падна.

*Од Разлошко*

## НАРЕЧНИЦИ

Имало некоj трговец. Па си пошел по трговиjа. Кондисал. Кондисал на еден ан. През ношта здобила анџиката. Куга било на трек'ата вечер, дошли три реченици да нарачаа детето. Едната рекла: „Това дете к'е живи седем години, па к'е умре. Другата рекла: „Това дете к'е живи дванаесе години, па к'е умре". Трек'ата рекла: „Това дете ќе живи ногу и оно к'е jаде на тове трговец мало". Тове тЪрговец чул сичко што рекли речениците. Като чул станало го jад и се чудил това дете какво да го земе, да го убие. Удвил сос пари на башта му ѝа го земал.

Пошел си од ано и земал детето да го фрлил некаде. ФЪрлил го в еден андак. У тове андак имало овчаре, и си пасли овците тамо. Нашли детето и го земали. Като го земали овчарето не му знаjали името какво му е, та го земали да го викаа Наjдене. После пораснало детето и станало и оно сос них овчар.

Тове трговец пошел еднаш некаде овни да собира. Ошел од тиjа овчаре да купува овни и од них купил. Овчарето ка викали това момче Наjдене, трговецо попитал:

„Какво така та Најдене да е името на това момче? Они му кажали: „Нашли сме го дете, и ние не му знаехме името та го викаме Најдене". А он ги питал: „Дека го најдохте и какво го најдохте?" Они му расправили дека го нашли у некој андак маленко. Тогава му дошло на умо на търговецо, дека е това дете он што го е фърлил. И оне търговец, кату купил од них стока, рекал: „Не ми стигат пари да ви доплата стоката, та да прата Најдена у дома ми сос писмо да ми донесе пари. Он не писал у писмото пари да му дадат да донесе, туку написал: „Штом дојде това момче дома, какво да е да го погубите".

Земал Најден писмото и пошел у дома му да иде за пари. Сретнал го некој старец на пато (това бил самски Господ) и го попитал: — Каде к'е идеш? Момчето му кажало: „На един търговец с писмо к'е ида у дома му пари да му донеса. Старецо му рекал: „Кам да ти вида писмото какво е? Като прегледал старецо писмото, преписал му го и у писмото написал старецо: „Това писмо штом го получите да позетите това момче." Като однело момчето писмото, земала го жената на търговецо, прегледала го и кажала на роднините си што е писано у него, та дала штерка си на Најдена. Направили свадбата.

Куга си дошел търговецо нашел Најдена зет. Като си се распитал сос жената му: какво така стана, какво го позетихте и она му рекла: „Ти си писал такова писмо, и по твојата заповед ние го позетихме!!

Имали бунар и двора. Рекол вечерта трговецо на зето си: „Најдене, ноштеска к'е потерам вода, ти да станеш да ми подадеш. Рекал Најден: „К'е стана, к'е ти дам вода". Трговецо оставил двоица стражаре на бунаро да вардат, — като дојде Најден да лие вода, да го пуштат у бунаро да го удават. През ношта викнал трговецо: „Најдене донеси ми вода!" Па Најден не станал да му донесе вода, оти не го пуштила жената му. После почекал трговецо, нема вода. Па ошел да види дали стражарето са пуштили Најдена у бунаро. Стражарето го фанали и го удавили. Така останал Најден да јаде мало на трговецо.

*Од Горна Џумаја*

## ТРИТЕ СЕСТРИ

Једно време имало три сестри. Они били ногу сиромаси, и си живели сами в једна кашта. Царо, като опикасал, к'е ламбата им гори сека нош, рекол по цалио град никаде да не гори ламба. Да г'и не види царо, к'е им гори ношк'а виделото, они запишили убаво вратницата на каштата за да не и апикаса царо. Ама што: „остро шило в торба не седи" кажуват старите, апикасал г'и царо, дека ношк'а горат видело; ошел през ношта при нихната врата на каштата и г'и слушал какво вреват. Најстарата сестра кажала: „Да је таков царо да ме пушти да флезна, та да се најам каквито манџи искам и да се ожена за ахчијата". Другата рекла: „Ако ме пушти царо да флезна, ја па к'е зема од азната току пари, коку мога да дигна и после к'е се ожена за азнаґаре". Третата, като најитра, рекла: „Ја па нек'у ни азнатаре, ни ахчијата, ами искам да зема царо и к'е му рода три деца: сънце, ѕвезда и месечинка". Като ислушал това ошел си царо. На ѕаранта пратил измик'арето да викат момите в палато. Најнапред довели најстарата; распитал ја царо какво је говорила през ношта. Она му рекла: „Ја-

зека говорих: да ми је да флезна вов палато при ахчијата да се најам каквито манци искам и да се ожена за него". Тогај царо рекал да ја одведат при ахчијата и да ја венчат за него. Викали и вто-рата; и неја питал какво е вревила през ношта. Она се поотимала малку да не каже, па најпосле кажала: „Вревих: да флезна при азната на царо, да си зема коку искам пари, и да се ожена за азнатаре". Царо рекол и на неја да одведат при азнатаре и да ја венчат за него. Најпосле повикали третата мома. И она се ногу отимала да не каже ама като видела многу зор, кажала со гулем срам: „Вревих: да зема царо, да се ожена за него и да му рода три деца: сънце, ѕвезда и месечинка". Венчал се царо сос неја, и след неколку месеци пошла трудна сос сънцето.

В това време, куга доождало да се роди детето, царо ошел на битка; он порачал на мак'а си да варди жената му. Тогај мак'а му рекла: „Арно, синко, да ја варда ако роди сънце, ами ако роди некоје кутре?! „Он й рекол: каквото и да роди, ти да ја вардиш". Тогај дури царо кренал на битка. После жената на царо родила сънце. Мак'а му земала сънцето, турила го вједна кошница и го фърлила вов морето. При снаа си турила једно кутре, наместо детето — сънце. Куга си дошел царо од битката видел, к'е пред жена му има кутре, наместо сънце. Царо не се разљутил на жена си оти ја ногу милувал. Фърленото дете — — сънцето — го нашел један г'емиџија и го доил сос козјо млеко при мак'а си, до

дека пораснало. — След година пошла трудна па царицата — сос месечинката. Куга дошло време да се роди детето, царо па ошел на битка, и рекол на мак'а си да варди па арно царицата. „Арно, синко, рекла бабата, к'е ја варда ако роди месечинка, ами ако роди некоје маче?" „Каквото и да роди, да ја вардиш убаво", рекол царо. Царицата родила месечинка; ама бабата ја турила воф једна кошница и фрълила воф морето а при неја остаила једно маче. Това дете — месечинката — го нашел па тове г'емиџија, и го одвел при мак'а си да го исчува. Като си дошел царо од битката, видел к'е при царицата стои једно маче, а не месечинка — дете. Па ништо не докондисал царо на царицата, оти ја ногу милувал. — Напокон пошла трудна царицата сос третото дете — ѕвездата. Царо па ошел на битка, баш кугато да роди жена му. Па заречал на мак'а си да варди царицата. Она му рекла: „К'е ја варда синко, ако роди ѕвезда, ами ако роди некоје змиче, тогај какво к'е праа ја?"

Мак'а му фрълила и ѕвездата у морето, като ја турила в једна кошница; а при снаа си турила едно змиче. Фрълената дете — ѕвезда — нашел па суштије г'емиџиа, и го однел на мак'а си да го чува. Куга си дошел царо од битката, видел к'е при жена му седи (стои) змиче, а не ѕвезда. Тогај царо ногу се разљутил и рекол на измик'арето си: „Ништо ѝ не правете, а одведете ја при ахчијата и ја закопајте до шиата уземи, а ахчијата да ѝ дава од помијата; баш тогај царо рекол: „Секој кој флиза воф па-

лато, да минава покрај неја и да ја пљува". Децата што били фрълени воф морето од мак'а му на царо, и изгледани од мак'а му на гемиџијата, като пораснали зели да питат бабата да каже кој им је башта. Като ја запитало сънцето, дека је башта ми, она му рекла не знам, оти си ти најден. Оште неколку пати ја попитувало и она се' му така одговорувала. Ама најпосле, като ја ѕорледисало, кажала му, к'е им је башта царо, ама са фърлени воф морето од баба им. Тогај сънцето земало другије си брат (месечинката) и сестра си (ѕвездата) и кренали да тераа башта си по земјата. Като одили, ошли воф једна гаста гора; остаили сестра си воф једна пештура, а они (брак'ата ѝ) ошли да тепаа пилишта по гората, та да се ранат. Като одили сек'и ден по лов, погодило се к'е једен ден и царо дошел на лов у таја гора. Царо, като гледал ка тепат и мерат пилиштата, ногу се чудил на нихното јунаство и убос. После се алаштисали сос царо. Тогај он попитал најголемото момче за името какво му је. Оно рекло: „Викат ме сънце: тове ми је брат — месечинка, а сестра ми ѕвезда". Царо ногу жалил да види и сестра им, оти ја немало при них. Като ја видел и неја ногу се зарадувал и си помислил на акъло: и мојата жена викаше да роди деца стаквија имена. Царо, като се върнал од лов, раскажал на мак'а си сичко, што видел воф гората. Неја ја фанало страх, к'е са живи децата: земала да тера колај ка да г'и затријат. Ѕаранта па ошел царо на лов. Тогај мак'а му дала ногу пари на једна стара баба д'иде да убије

момата у пештурата, ако ја најде сама. Бабата носила једно чудно огледало. Като ја видела отспротива, оправила огледалото да бъсне воф очите и' и да го види, като и' рекла после: „Коку си убава, моме, ама си немаш такова убаво огледало". Тогај на момата многу се нажалило оти си нема такова убаво огледало, и земала да плаче. Баш куга плакала, дошли братјата ѝ од лов; попитали ја зашто плаче. Она им раскажала зашто плаче. Тогај брат ѝ сънцето — ошел при један старец, што седел у планината, обраснал сос бела коса, и му рекол: „Добро вечер тате." „Дал ти бог добро синко" му одвърнал старецо. Старецо му тогај рекол: „Ако да не беше ми рекол, „тате", к'ех да те изам;" а сънцето му рекло:„ И ти, ако ми не речеше „синко", к'ех да те закола".

Тогај момчето му расправило сичко зашто иде. После старецо му кажал: „На това и това место има огледало такова; д'идеш да го земеш ама, като кренеш по пате, најнапред к'е сретнеш једна чешма и од неја тече кръв и вода. К'е се напијеш од неја и к'е кажеш: „Ох, коку убава вода, ама нема кој да пије". — После като връвиш по-наонам, к'е сретнеш једна смоква, којато ражда цръвливи смокви. Да откинеш од дръвото једна смоква и да кажеш: „Е, ама убави смокви, ама нема кој да јаде од них". Оште по-наонам като одиш, к'е сретнеш један трън; да го исчистиш од трънчетата, после да го затнеш на главата ти и да кажеш: „Коку убави к'итк'и, ама нема кој да бере". Оште ногу по-натам, като одиш, к'е

сретнеш једна ала заспала; до неја к'е најеш огледалото; к'е го земеш и к'е фанеш да бегаш, коку сила имаш. Алата баш тогај се разбудила и загнала се да го гони. Като дошел до трњно, алата извикала: „Трънче, фани го!" Трњно тогај и' рекол: „Мене никој не ме је носил к'итка на главата, а он ме носи и за това не мога да го фана". Она па го гонила. Като дошел до смоквата, алата ѝ рекла: „Смокво, фани го!" Смоквата ѝ одговорила: „Никој не ми је јал смоквите, а тове маж-јунак ги јаде; за това не мога да го фана". Алата оште повек'е го гони и аскалди да го стигне, куга дошли до чешмата; тогај алата рекла на чешмата: „Мила чешмо, удави го!" Чешмата ѝ рекла: „Јазека не мога да ги удава, оти доса никој не ми е пил од водата, а он пи и ногу бендиса водата ми". До чешмата го гонила алата; уморила се ногу и балдисала, та не могла понаонам да го гони; он донел огледалото на сестра си. Сестра му се ногу зарадувала.

— После царо като се врънал од лов, раскажал на мак'а си това, што видел. Мак'а му тогај па испратила таја баба, като ѝ дала једно пиле најубаво в свето. Като ошла она при ѕвездата, рекла ѝ: „Коку си убава, моме, ама си немаш такова најубаво у целиот свет пиле". Тогај на момата дожалело и зафанала да плаче; видел ја брат ѝ к'е плаче. Тогај он ошел па при старецо и му рекол: „Сестра ми иска најубавото пиле воф свето". Старецо му кажал: „Секој, што је одил това пиле да донесе, се' је станувал на ка-

мен и не се је враштал". Момчето кренало. Като ошло оно дека било пилето, штом оно зафанало да поје ногу убаво, момчето веднага се вкаменило. Като го немало да се върне, кренало да го тера брат му — месечинката. И он, като ошел тамо, се вкаменил. Најодзад сестра им — ѕвездата — си рекла: „Като загинаа братјата ми за пилето, јазе зашто сам жива? К'е фана на дека ми видат очите: кренала да тера братјата си. Како одила, одила, дошла најпосле при това место, дека било пилето. Пилето, штом ја видело, литнало и ѝ се качило на рамената; като слезнало од рамената ѝ станало човек. Това пиле је било царски син и кој знае зашто станал пиле. Тогај момата го попитала за братјата ѝ, и он ѝ рекол: „Иди наспротива има една скала и од неја тече вода; да налиеш од таја вода и да расипеш на сите вкаменени момчета". Она напраила, както ѝ рекол човеко. Като сипувала вода по труповето на момчетата, сите станували, како од ногу дебок сон куга се разбуждат, и си ошли по дома. Като станали братјата на Ѕвездата-момата — пилето им кажало к'е са они синове на тове цар, што одат заједно на лов. Тогај пилето сичко до шушка расправило: ка са били фрълени у морето од мак'а му на царо и кажало: „Кога дое царо на лов, ако иска да види вашата сестра, покажете му Ѕвездата". Пилето им оште рекло: „Тија дни царо к'е ви покани нагоск'е, ама вије, кугато тамо идете, да се вардите, оти мак'а му на царо к'е тури отрова у сите манџи да ви отрови; кугато влезнете воф палато,

к'е најдете мак'а ви закопана до гуша в-уземи; макар и да вика царо да пљувате на неја, вие не пљувајте, ами се однесете сос неја като сос мак'а. Куга земат да слагат софрата, виј да не јадете без неја. И куга зафанете да јадете, да затворите вратата, да земете сос вас једно куче и дури тогај да зафанете да прикажувате сичко што сте патили и каде сте одили". Пилето им па рекло на поодок: „Ја сам зарад сестра ви станал пиле и к'е ја зема за жена".

Куга дошел царо па на лов, като г'и попитал дека је сестра им, они ја довели при него. Не можел он да се начуди на убоста й. После им рекол да дојдат нагоск'е у него. Царо ошел у палато и рекол на мак'а си да азардиса убави ручк'и и вечери, оти к'е доведе нагоск'е тија две момчета сос сестра им. Она на радо сръце уготвила арни манџи и воф них турила отрова. На другата ѕаран они дошли нагоск'е. Кугато флезнали у палато, најстарије син — сънцето — како видел мак'а си закопана до гуша уземи, не пљунал на неја, както му рекол царо, ами се расплакал и навел, та цалнал мак'а си воф устата, како й дал једно чулче. Фторије син — месечинката — ја цалнал воф образето и й дал један прстен. Штерка й момата ја цалнала воф очите и челото, като ронила сънзи като град. След това качили се горе в палато. Царо, като видел какво прават, ногу се разљутил на них, ама не им напраил ништо, оти г'и ногу милувал. Като седнали на софрата, сънцето кажало, к'е не може да вечера, до дека не дое и таја жена, што

је заријена до гуша в-земи. Царо се ногу отимал да ја не доведат, ама наодѕад им не растурил атъра, ами рекол на измик'арето да ја откопат и доведат на софрата. Ќато ја откопали довели ја. Царо седнал срешту неја, сънцето при царо, а ѕвездата и месечинката до мак'а си. После царо им рекол: „Ајде да ручаме што је дал господ". Тогај сънцето кажало: „Није имаме таков адет, к'е куга седнуваме да јадем, заклучуваме вратата". „Арно, рекол царо, заклучете". Сънцето заклучило и земало ќлуче воф пазуата си; после рекло: „Најнапреш имаме адет, да јаде кучето, а ние после". Дали на кучето да јаде. После момчето (сънцето) кажало: „Цару, преди да зафанем да ручаме, ја к'е кажа једна приказна". Тогај зафанало момчето да раскажува сичката наша приказна до шушка. Куга зафанал да прикажува, ка г'и е фрълила бабата, ка је турила отрова воф манците, она рекла: „Искам д'ида по вонка". „Са немош д'идеш по вонка", рекло ѝ сънцето. А кучето като јало, веднага паднало мрътво на земјата. Като свръшило целата приказна, рекло сънцето: „Ете тате, није сме двамина твои синове — сънцето и месечинката, а тоа је штерка ти — ѕвездата". Царо се ногу зарадувал и не знајал што да чини од радос. Сушто и мак'а им — царицата, закопана до гуша уземи. После като г'и исцаливали, царо рекол: „Мамо, какво да ти праим сега? Да те качим на два кона?" На мак'а му се учинило, к'е к'е ја качат на два кона, та да бега; ама така не било. Царо ја извел на дворо и рекол на измик'аре-

то си да ја врзат на нозете и сека нога да врзат за опашката на коњето. Като врзали убаво нозете ѝ на опашките на коњето, земали та шибнали сос камшик коњето; они силно припуштили и расчекнали мак'а'му на две парчета.

Тогај царо останал да си живее сос децата: сънцето, месечинката и ѕвезда, и сос жена си, што ја бил закопал направина до гуша у земи при ахчијата, дека се ранила сос помијата, што ѝ подносил ахчијата. Таја пеза се расчула по цалијо свет. Секој ка видел царо и децата му и жена му се чудили на них. После царо дал три товари жълтици на мак'а му на г'емиџијата, оти му исчувала децата, а на г'емиџијата дал четири товари, оти г'и извадил од морето.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

— Објасненије: опникасал — забележал, загледал; коку — колку, току — толку; суштије — истиот; вревам — зборувам; пештура — пештера; земала да тера колај — зела да бара начин, згода; на поодок — на тргање; ја далнала — ја бацила; зариjена — закопана; пеза — приказна;

## ЦАРСКИОТ СИН И ЗЛАТНОТО ЈАБОЛКО

Имал један цар троица синове. У дворо си имал једна јаболка, којато раждала сека година по три златни јабак'и. Куга дошло време да зрејат доождало нешто, та г'и открaднувало. За това царо рекол на синовето си по ред да вардат јабак'ите. Најнапред најгулемије син ошел да варди јабак'ите. Чекал, чекал до некоје време, па заспал; тогај дошла ламјата и обрала јабаката. На втората година ошел да варди јабаката среднијe син, ама и он, като старије, не можел да изварди ламјата. Дошло ред на најмалечк'ије (син) да варди јабаката. Башта му му рекол: „ Онија ми синове са појак'и појунаци од тебе, та не можеа да извардат ламјата, та ти ле к'е довардиш јабаката?" Тогај он се помолил на башта си да го пушти да иде — да варди јабаката; он го пуштил. В това време, когато вардил јабаката, през ношта дошла једна страшна и гулема ѕверка и зафанала да бере јабак'ите. Тогај он фърлил сос пушката по ѕверката и од неја паднало једно перо.

Баш тогај му изгаснала ламбата, та не можел да види какво је перото и од какво

нешто је. Веднага он ошел да запали ламбата од тове ог'ин, што се светкал од далечна планина. Като оди по пате кам ог'ине, в тевнината сретнал једна стара баба: при нeја имало и бела и цьрна вълна. Като пришел до сам неја, рекол и': „Добро вечер, бабо!" А она му одговорила: „Дал ти бог добро, синко!" Тогај она се завъртела накаде него и му кажала: „Ако не беше ми рекол „бабо", јазе к'е да те удава". А он и' одвърнал така: „И ти, ако не беше ми рекла „синко" и јазека к'ех да те удава". После, он ја попитал: „Бабо, какво работиш с таја вънa?", а она му одговорила: „Јазека сам, синко! ден и нош. Ако ткаја цръната вънa, станува „нош"; а, ако ткаја белата — „ден". Тогај он и' кажал: „Бабо, ти ткај цръната вънa, додека се не връна при тебе". После кренал да оди да запали ламбата од тове ог'ин, што се светгле насреща. Като одил, одил, стигнал при ог'ине, дека имало тријесе души ајдуци. Като г'и видел, рекол им: „Добро вечер ви дружина!" „Дал ти бог добро јуначе!" му одговорили они. Они го попитали од дека иде и на каде к'е иде. Тогај он седнал и им расправил сичко до шушка за патувањето си. Тогај и они му расправили к'е са били шестотини ајдуци и терали колај ка да је да убијат царо. За това сичките били избити, а останали салте тријесе души. Тогај он им кажал: „И ја к'е ви сам другар, та да убијем царо". И они кандисали да им падне другар.

После кренали да идат при сараето на царо: като не можли да флезнат през вра-

тите, рекли да флезат през оџако в сарето. Он им станал като главатар, и набил алки по ѕидо на сараје и като се искачил озгоре на сараје, рекол им „Ајдете једен по једен елате при мене". Като се качували једен по једен, секи ка дојде при него, фанувал го и го бутал од другата страна през сарае та на земи. И така сичките тријесе души утепал с леснотија. После сам се спуштил низ оџако; флезнал фнетре в палато и застанал пред једна одаја и видел през једна дупка к'е вов тaја одаја спије царо. Остаил го на мира него, а ошел понаонам до друга одаја; в неја видел једна ногу убава мома. Отворил полека вратата, флезнал при неја; фанал ја за раката, и и' извадил прстено, на којто имало написано името и'. Турил пръстено в џебо и рекол: „Тове пръстен к'е биде за постарије ми брат". Флезнал в друга одаја; там видел ногу поубава мома од првата; отворил вратата, флезнал внетре при неја, земал и' пръстено с потписо и' и рекол: „Тове к'е биде за помладије ми брат". Куга флезнал вов третата одаја, там видел најубавата и најарната мома. Извадил и' пръстено, като флезнал при неја и си рекол: „Тове пръстен к'е биде за мене". Напокон излезол од сараје през оџако на вонка.

После ошел при бабата и и' кажал ве к'е да ткае бела вна. Куга савнало, ошел си дома и не кажал што праил през ношта, а салте им рекол, к'е довардил јабак'ите. Царо ѕаранта, като се разбудил, видел к'е пред палато паднали тријесе души убијени — ајдуци. Тогај и момите по ред кажали

к'е им нема пръстењето. Тогај сичките се зачудили. Зафанал царо да тера, кој је направил това нешто, като оставил столнината си. Одил од град на град и по једна година држал меана и секој муштерија накарувал да прикаже по једна приказна.

Г'ел заман, г'ит заман дошло реда и момчето да дојде на таја меана. Куга го накарал анџијата (царо) да му прикажува, оно зафанало да му раскажува сичко по ред какво напраило през једна вечер. Најпосле извадило и пръстењето и г'и подало на анџијата и му рекол: „Тове на најстарије ми брат, тове на среднije, а тове најубавије на мене". Тогај дури царо се искажал к'е он је самије цар, и к'е тија пръстење са на неговите штерк'и. После момчето дало пръстењето на царо да г'и даде на сестрите му. Царо им г'и дал и па си станал цар; изженил синовето и штерк'ите си, и на најмалечк'ије — момчето, јупако — дал највек'е имот, пари и му углавил најубавата мома в цалије свет. Дошло време да го жени. Тогај баш, като се прошетувал царо в градината, уапала го једна љута змија и умрел за једен ден, като остаил столнината на најмалечк'ије си син.

*Од с. Лешко, Горноџумајско*

Објасненне: савнало — се разденило, се осамнало; јупако — опако; напокон — најпосле;

## СЛУЧАЈНО ОБОГАТУВАЊЕ

Имало некој сиромав човек. Имал си саде едно магаренце. Сос него карал дърва, та продавал и си ранил децата. Па ошел на некој чорбаџија човек на дук'ано, та го попитал: — Ти какво си станал чорбаџија? Сакам и ја чорбаџија да стана. Чорбаџијата му рекал: — Купи си еден гулем чибук, па иди накарај жената ти дома да постеле новата черга, седи си на неја и к'е станеш чорбаџија. Он си купил еден гулем чибук, ошел си дома, накарал жената си да постеле новата черга и си полегнал на неја като чорбаџија. Фанали децата му да плачат за леб, а он нек'е да иде и на дърва, да докара дърва, та да им купи леб. Онаја жена се чудила што да чини, като нема леб за децата. У комшиите им имало едно магаре, докарували си с него дърва. Дала и она магарето да докарат и с него дърва, да ги продаде, та да купи на децата леб. Дърварo што откарал магарето на дърва, нашел под една плоча у некоја дупка пари. Па като извадил парите, било му жал да натовари неговото магаре сос парите, та натоварил комшиското магаре сос парите а неговото с дърва. Останали малку пари

у дупката. Флезнал да ги извади и них. Паднала плочата та го потрупала. Па магариштата постојали, почекали го, па си туку кренали. Кренали си, ошли си. Ошло си комшиското магаре сос дървата, а на сиромао магарето си ошло сос парите. Излезнала жената му и видела дека магарето им пари е докарало. Викала жената на мажо си: — Стани море, магарето ни е пари докарало, ела да го стовариме. Он не хтел да стане: — Ја сам чорбаџија, ја не мога да стоварам парите. Жената ги стоварило, однела ги в каштии станали чорбаџии.

*Од Горна Џумаја*

## ПОПОТ И МОМОКОТ

Имало троица брак'а и најголемио пошел да се цани. Нашел чорбаџија еден поп. Куга фанали да се пазарат, попо рекал: „Истина, на мене ми требе такова момче, ама ако можеш да ми вършиш работа и ако се не сърдиш; ако ле не можеш, к'е ти дера кожата". Момчето рекло: „Ја к'е ти върша работа и нек'у да се сърда, ама ако дадеш и ја да ти дера кожата, ако се ти расърдиш." Попо се бојал да не е слугата по г'авол од него, та го уцанил додека кукувица кукне, и момчето кандисало. Попо му дал воловето и го пратил на орање. Месили му зелник, дали му погача, едно шише ракија, една карта вино му напунили и му рекли: „Даваме ти сичко пуно и какво однесеш, да ручаш, да пиеш и па сичко пуно да донесеш, и нивата се' да изореш. Момчето ошло на нивата, седнало да руча, погледнало ракијата и не смејало да пие; така и зелнико и погачата. Ништо не ручало ни пило. Станало да оре, нивата била гулема, па попо му рекал сичката нива да изоре в еден ден, да посее семето и вечерта семето па да донесе. Орал вез ден, не можел да изоре нивата, не смејал да сее семето, па си

однел сичко пуно. Ошел дома и попо го попитал: „Изора ле нивата?" „Несам". Попо тогај земал та одрал кожата на момчето, оти не можло да изоре нивата. После дошел средниo брат на момчето, и он се така уцанил у суштиот поп, и он не можел да свърши работата, и на него попо му одрал кожата.

Дошел најмалечкио и се уцанил у попо, и на него попо го уцанил додека кукувица кукне и кој се расърди другио да му дере кожата. Пратили го на оране. Дали му и на него: погача, зелник, ракија, вино и му кажал попо: „Каквото однесеш, да ручаш и да пиеш и па сичко пуно да донесеш. Дисазите му напунил сено и пратил сос него една кучка. „Додека иде кучката да легне, рекал попо, до там да изореш, семето да посееш и па сичкото да го донесеш. Он ошел на оране, седнал да руча, испил ракијата, извъртел зелнико оздоле, оставил саде краиштето озгоре и погачата извъртел оздоле, а горните кори останали цали. Наранил кучката и станал да оре. Кучката ошла та легнала на крај на нивата. Он посеал семето и фанал да оре браздите ретко: тука една бразда, по - там една, саде да а довърши. Изорал до кучката па ја утепал. Вечерта ошел дома. Попо го попитал: „Изора ле сичката нива?". „Изорах ја". „Посеа ле семето?". „Посеах". „Донесе ле всичко пуно?". „Дочесох". „Каде е кучката?". „Ја като орех до неја она нек'е да стане, јазе а падих она не бега и ја а утепах". Попо се разлутил. Момчето му рекло: „Ама лутиш ле се, попе?" „Не, не се лута, ама јазък за

кучката". Попо мислил каква работа да му најде, да не може да а сврши. Имало у дворо еден дувар и на дуваро трева израснало. Попо рекол: „Да качиш воловето да а опасат". Момчето мислило, мислило какво да ги качи; зело та им отсекло главите па ги качило на дуваро да пасат. Дошел попо, погладнал воловето без глави. Фанал да се лути. Момчето му рекло: „Ама лутиш ле се, попе?" „Не, не се лута, ама јазък за воловето. „Попо пратил момчето да кара конето на вода, па му рекал: „Да караш конето на вода, ама нозето да им се не истопат". Момчето им одрало нозето, запрчило им кожите нагоре, напоило ги вода, после им отпрчило кожите надоле и ги докарало дома. Попо дошел, погледнал нозето на конето саде крв. Попо рекол: „Оти така?" Момчето рекло: „Ама лутиш ле се попе?" „Не, не се лута, ама јазък за конето". После, попо купил друг кон и пратил момчето на дрва без самар. Момчето ошло, земало та отсекло четири чепарки, забило на коно у плештите, натоварило го, па го докарало дома. Попо, като вишел коно, рекал: „Оти така?" Момчето рекло: „Ама лутиш ле се?" „Не, не се лута, ама јазък за коно".

Попо вишел дека работата е лоша, к'е му се дере кожата, та пратил мак'а си у бахчата на сред зима, да се качи на едно дрво да кука. Попо рекал на момчето: „Ајде да с идеш, кукувицата кука". Момчето, като усетило дека е таква работата, попитало: „Дека е кукувицата?" Попо му рекал: „Ја а у бахчата, дека кука". Момчето

земало едно дърво, фърлило по кукувицата та а утепало. Това не било кукувицата, а на попо мак'а му. Момчето рекло: „Што тера на сред зиме кукувица?"

Попо и попадијата ошли на църква, наредили момчето да купи пресно месо, да чува и очисти детето. Немало никаде пресно месо, па он земал, заклал детето и го турил у еден котел да се вари. Они дошли од църква и попо седнал и рекал: „Донесете да ручаме", и седнали да ручаа. Попо като ручал усетил дека е човечко месо и рекал на момчето: „Ти си заклал детето". Он рекал: „Като сакате пресно месо, ја оддека к'е најда?"

Попо, като видел дека наглава не се излази с тове слуга, здумали се с попадијата да бегаа. „Земи, попадије, та тури поповите дреи у сандъко, тури едно шише ракија, та да бегаме". Куга думали това, момчето чуло и извадило сичко од сандъко, та флезнало у нетре. Станали та бегали рано. Заденал попо сандъко и пошли да бегаа. Като бегали, налетели ги едни пцета. Момчето приокало од сандъко: „Дедо попе, брани ме, зер к'е ме изедат пцетата". Попо разбрал дека слугата му е у сандъко оставили сандъко и пошли така да си одат и момчето сос них. Стигнали до еден мос, попо рекал на попадијата: „Попадие, ние туа к'е спиеме, ти легни у средата, па он открае, та ноштеска к'е те побутна, па ти него — та да падне у рекага да се удави". Момчето разбрало каква е работата, та чекало да заспат, и куга заспали, он легнал у сред. През ношта се сетил

попо та побутнал попадијата и она се удавила. „Е, попадие, рекол попо, ние го удавихме". Па момчето рекло: „Удавихме ја, попе". После попо като останал сам, рекал на момчето: „Одери ми кожата, баре и ја да не сам жив", и момчето му одрало кожата, па се върнало и се расположило на мало на попо.

*Од Горна Џумаја.*

## ПОПОТ ЈАРЕЦ

У Солун имало едно време еден поп. Па умрел еден сиромах и четири дена седел незакопан, оти жената му немала пари да плати да го отпојат. Дошел тове поп и жената го молила, та отпојал умрелио. Озаран се јавили на жената пари. Господ се сожалил, та и' напратил. Она земала та однела на попо четири жътици. Попо ги прегледал, видел дека съ старовремски, па а попитал: „О дека ти са тие жътици?". „Господ ми ги напрати". „Е, рекал си попо, ја к'е ти кажа довечера". Ошел после у едно стадо, та заклал еден јарец, соблекал му кожата сос роговето, та си а наметнал. Вечерта ошел та се покажал през пенџерата на жената и и' рекал: „Да ми дадеш тиа пари што ти ги даде Господ". И она се уплашила та му ги дала.

Он си ошел дома и викнал попадијата да види што е придобил пари и да се соблече од кожата, ама не можел да се соблече. Опинали, опинали, не може да а соблече; везден опинали и плакали не може да се соблече. Јутрото другите попове се чудили каде е светиња му и ошли дома да го тра-

скат. Попадијата им кажала да идат у зевнико да го видат. Почудили се, какво к'е е това чудо; вчера поп па днеска г'авол сос кожа од јарец. Качили го на една кола и го карали по сокаците, та ега му се опрости грео. Вързнал после парите на жената, та тогај чак се соблекла кожата.

*Од Горна Џумаја*

Објаснение: светиња му — иронично се однесува за попот.

## ПОПОТ И ЖЕНАТА

Еден селски поп си чел еднаш у една селска църква. Една жена ошла да се моли на бога и видела у църквата попо, та и' се учинило господ е. Она одвонка зафанала да се моли: „Господи, да ни дадеш дваесетриесе глави говеда; господи, да ни дадеш коне да си имаме; да ни дадеш да ни се роди: жито и просо; да ни дадеш овчици и козици; господи, па и парици на фаjда да си даваме". Попо като рекла и парички, извикал од нетре: „Па опира па, еле к'е продадеш од стоката па к'е одимаш и парички"

*Од Горна Цумаjа*

## ГЛУПАВИОТ МАЖ

Имало една жена и едене маж, па си немали деца. Жената се молила на мажо си, да идат у мак'а и' нагоск'е. Мажо и' викал: „До дека не одимаме дете не може д'идеме". Ошел мажо сос колата на дърва и жената му рекла: „Те одимахме дете, ајде сега д'идеме у мамине на госк'е". Мажо ја попитал: „Какво е детето и како го викаа?" и го погалил. „Мирчо, му рекла жената. „Татин Мирчо, кечил очи, гедал тата". После кренали да идат у мак'а и' на госк'е и поминали през една река. Прикрекали жабите по реката, чуло ги детето (жабата) и рипнала од пелените та в реката. Башта му собул потурите, и загазил реката да тера детето. Па жената му рекла: „Остави го море, ја к'е ти рода друго".

После, като ишли каде мак'а и', жената го учила: „Гулеми думи да думаш; шурето си да обричиш, ако не са обричени; куга е за добро-јутро, куга е за добро-вечер, тогај да викаш; куга седнеме да ручаме, сос два пърста да јадеш; куга те побутна, вече да не јадеш". Куга ошли у мак'а и', он оште од вратата изредил сичко, што го учила по пато жената му: „Гулеми думи:

кладенци, планини", казал на деда си: „Таг бочва да изгори гулем ваглен к'е стане; добро-јутро, помози-бог, добро-вечер, обричим ви децата..."! Куга седнали да вечераа, имало зелник и он сос двата пърста на рацете дигнал сичкио зелник. Случило се та поминала мачката покрај него, побутнала го и он запрел да руча. Жената му се накарала у срам. Канили го сичките да вечера, он запрел и вече не укусил.

Легнали си. През ношта се собудил и му се пријало, попрашал жената си: „Дека има, жено, јадене да си довечерам?" — „Ја тамо покрај огништето лештата, та јаш". Он не нашел лажица, ами зел сос два пърста да јаде, мушнал си и двете раце у гърнето. „Мари жено, кажи какво да си извадл рацето од гърнето?" Она му рекла: „Излезни на дворо има еден бел камен, та од него строши гърнето, та си извади рацето". Преварила го баба му да се расоди по дворо и он като видел баба си клекнала, ударил гърнето од неја и оно се строшило. Баба му се уплашила и извикала: „Нек'у оште еднаш, мила света средо, да јам лешта!".

На јутрио ден жената му рекла: „Земи спрегни колата, та иди докарај дърва". Он ошел и прикарал колата до едно високо дърво, та, като го отсече, само да падне в колата. Отсекал дървото и оно паднало, та утепало воловето и се' испотрошило колата. Па си земал балтиицата и си кренал. Вишел у реката диви патки, та фърлил сос балтијата да утепа некоја и балтијата се загубила. Соблекал се да тера балтијата, па не можел да најде балтијата, ами некој му

украднал и дреите. Он се върнал у бабинеси и се скрил у зевнико. Припило му се вода, та пуштил бочвата сос виното и изгубил чепо. Имало у зевнико една квачка, он и' отсекал главата та затнал чепо на бочвата. Вишел и јајцата, клекнал да ги мати. Дошла жената му па го попитала: „Море, мажу, што тражиш тука?" Он и' рекал: „Седа та мата јајцата".

*Од Горна Џумаја*

## РЕЧНИК

### А

азардисам — зготвам
азнатар (че) — касиер (че)
азно — пари, каса
алајка — слугинка
алаштисам (се) — се запознавам, се навикнувам
армасан, а — свршен, а
аро — стар, грд
ахчија — гостилничар, готвач

### Б

балтаџија — човек што работи со секира
балтија — вид секира
бенди јунак — одбран, добар јунак
беќи — веројатно
берданка — старовремска пушка

### Г

гел заман, гит заман — по извесно време

### Д

деликанлија — бесен
дувар — ѕид

## Ѓ

ѓемиџија — човек што има или што тера дотка
ѓузел — убав, а; убавица
ѓумрук — царина што се зема од внесена стока
ѓумрукчија — човек што збира ѓумрук

## Е

енишер — нов град
етимче — сирак, напуштено дете
етимски мал — сиромашка стока

## З

заман — време
зингин — богат

## И

ихрам — уважение, почит

## Ј

јаглъче — крпа за јадење
јазаџиче — писарче
јазък — срам
јардъм — помошт
јаър — ар (за коњи)

## К

кабил — согласност
карагрош — турска метална пара
караѓузел — многу убав, а
касаба — провинциско гратче
кипро — чисто

| | | |
|---|---|---|
| кочиа | — | вид кола |
| куваклија (сабја) | — | крива сабја (колаклија) |
| кула куваклија | — | округло ѕидана кула (колаклија); може и: висока кула (коваклија) |
| куршумлија (кула) | — | кула покриена со оловни плочи |
| кутел | — | мера за жито |

М

| | | |
|---|---|---|
| мал | — | стока, имање |
| милет | — | народ |
| муздрак | — | копје |

Р

| | | |
|---|---|---|
| рушко ношче | — | старовремско ноже |

С

| | | |
|---|---|---|
| сабурлиа | — | трпелив |
| самур калпак | — | капа направена од кожа од самур (животно) |
| силјах | — | старовремски појас каде што се клава и оружје |
| страфиди | — | сушено грозје |

Ќ

| | | |
|---|---|---|
| ќор-топал | — | сосем топал, сосем крив; без нога |
| ќурпе | — | млада, свежа |

У

| | | |
|---|---|---|
| уилен | — | нажален, натажен |

Ф

| | | |
|---|---|---|
| филдиш гребен | — | чешел од слонова коска |

X

| | | |
|---|---|---|
| халени | — | црвен, алов |
| хризие | — | ум, кроткост, скромност |

Ч

| | | |
|---|---|---|
| ченѓија | — | жена што игра пред публика; расипана жена |
| чалија | — | фино платно за везење; овде — нешто од моминско руво |

Џ

| | | |
|---|---|---|
| џелепин | — | трговец со жива стока |
| џилит | — | копје |

## СКРАТЕНИЦИ

| | |
|---|---|
| Верк. | Верковићъ, Стефан И. Народне песме Македонски бугара Скопіе — Књига прва. Женске песме. У Београду 1860. |
| ВукДод. | Вук Стефановић Караџић: Додатак к Санктпетербургским сравнителним рјечницима свију језика и нарјечија, с особитим огледима бугарског језика. Написао у Бечу 1822. |
| Ил. | Илиевъ Атанасъ Т.: Сборникъ отъ народни умотворения, обичаи и др. Събрани изъ разни български покрайнини. Нарежда —. Първи отдѣлъ. Народни пѣсни. Книга I. София 1889. |
| Кач. | Качановскій, Владиміръ: Памятники болгарскаго народнаго творчества. Выпуск I-й. Сборникъ западно-болгарскихъ пѣсенъ съ словаремъ. Сенктпетербургъ 1883 (Сборникъ Отделения русскаго языка и словесности Императорскоі Академіи Наукъ (Т.XXX, Бр. 1). |
| СбАН | Сборникъ на Българската Академия на науките, София. |
| ПСп | Периодическо списание на Българското книжовно дружество. |
| СбНУ | Сборник за народни умотворения, наука и книжнина. София. |
| Стоил. | Стоиловъ. А. П.: Сборникъ отъ български народни умотворения, София, 1895. |

## СОДРЖИНА

## III. ЛИРСКИ ПЕСНИ

## IV. ПРИКАЗНИ

## ПЕЧАТНИ ГРЕШКИ

| Стр. | Ред | |
|---|---|---|
| 6. | 11 | одозгора треба да стои бележењето |
| 15. | 5 | одоздола треба да стои — Ој ле сину, |
| 28. | 10 | одоздола треба да стои испраштаа |
| 40. | 5 | одоздола треба да стои се͡акој |
| 58. | 9 | одозгора треба да стои Бога |
| 64. | 17 | одозгора треба да стои млади Марко |
| 70. | 14 | одозгора треба да се брише |
| 70. | 4 | одоздола треба да стои венчаа |
| 77. | 17 | одоздола треба да стои станаа |
| 80. | 6 | одозгора треба да стои дојдете |
| 98. | 4 | одозгора треба да стои Дунав |
| 100. | 10 | одоздола треба да стои де |
| 102. | 10 | одозгора треба да стои Кој |
| 104. | 17 | одозгора треба да стои Тодоро |
| 123. | 18 | одозгора треба да стои Станах, |
| 127. | 2 | одозгора треба да стои сама |
| 151. | на | 7 и 8 ред одозгора треба да им се променат местата |
| 152. | 9 | одоздола треба да стои рониш |
| 154. | 5 | одозгора треба да стои поранила |
| 155. | 15 | одозгора треба да стои цръвливите, шупливите |
| 164. | 3 | одоздола треба да стои тешка скапија |
| 165. | 6 | одоздола треба да стои Турчин |
| 165. | 3 | одоздола треба да стои ва͡егер |
| 169. | 1 | одозгора треба да стои вај гугу вај |
| 171. | 2 | одоздола треба да стои она рукна провикна се |
| 171. | на | крајот од песната треба да стои Од Разлошко |
| 180. | 9 | одозгора треба да стои с ихрам са убърсала |
| 188. | 9 | одоздола треба да се брише |
| 188. | 13 | одоздола треба да стои погъна |
| 195. | 1 | одоздола треба да стои јаъница |
| 196. | 2 | одозгора треба да стои Заарина |

| | | |
|---|---|---|
| 196 | 3 | одозгора треба да стои градина |
| 199 | 8 | одоздола треба да стои му говореше: |
| 199. | 3 | одоздола треба да стои да си умре!” |
| 201. | 6 | одоздола треба да стои армасана |
| 208. | 1 | одозгора треба да стои углават |
| 208. | 3 | одозгора треба да стои поръчами |
| 208. | 3 | одоздола треба да стои јурички |
| 210. | 4 | одоздола треба да стои Горноџумајско. |
| 215. | 4 | одозгора треба да стои ми са мојите; |
| 216. | 5 | одозгора треба да стои двете |
| 220. | | место 1 ред одозгора треба да стои: Што ми је мило, што ми је драго. |
| 232. | 7 | одозгора треба да стои Јанинчини |
| 234. | 1 | одозгора треба да стои срећа |
| 237. | 10 | одозгора треба да стои Фитвиљу |
| 238. | 1 | одоздола треба да стои жълти жълтице |
| 238. | 1 | одоздола треба да стои Неврокопско |
| 239. | 3 | одозгора треба да стои путкована |
| 239. | 9 | одозгора треба да стои бъди |
| 239. | 10 | одозгора треба да стои стъпа |
| 247. | 1 | одозгора треба да стои у дворо |
| 253. | 17 | одозгора треба да стои да го удава, |
| 259 | 5 | одозгора треба да стои вьна. |
| 259. | 17 | одоздола треба да стои светел |
| 261. | 13 | одозгора треба да стои рекло: |
| 263. | 2 | одозгора треба да стои рила, |
| 266 | 6 | одозгора треба да стои зиме, |
| 269. | 11 | одозгора треба да стои ”Од дека ти са тиа |

## БЕЛЕШКА

Поради технички причини текстот не е акцентиран, а гласовите Ќ и Ѓ понекојпат се технички недоследно предадени и со К’, Г’.

ДРЖАВНО КНИГОИЗДАТЕЛСТВО
НА НР МАКЕДОНИЈА

*

НАРОДНИ УМОТВОРБИ
ОД ПИРИНСКА МАКЕДОНИЈА

*

Редактирале
КРУМ ТОШЕВ и РАДА УГРИНОВА

*

Нацрт на корицата
ИЛИЈА БОГОЕВСКИ

*

Книгата е отпечатена во печатница „Гоце Делчев“ — Скопје. Тираж 7.000 примерци. Печатењето е завршено во месец март 1951 г.

